ISSN 1409-6005

# СТОЖЕР

РЕВИЈА ЗА ЛИТЕРАТУРА, КУЛТУРА И УМЕТНОСТ

ГОДИНА II БР. 28, ДЕКЕМВРИ 1998. ЦЕНА: 50 ДЕН.



## БЛАЖЕ КОНЕСКИ (1921 - 1993)

## СОДРЖИНА:





*Послушајте Македонци!... За нас повеќе отколку за многу други во светот, јазикот претставува, со сé што е на него создадено како говорен и пишуван текст, најголемо приближување до идеалната татковина, тој е зарпаво единствена наша татковина. И оние наши места што се испустени, живеат во нашата традиција со песните, приказните, гатанките и пословиците, запишани некогаш во нив, и оние наши места што се испустени ги опишува опева и слави современата литература на македонски јазик.*

*Блаже Конески*

**Претседателството на ДПМ и редакцијата на ревијата „Стожер“ на сите писатели им ја честита**

# новата 1999 година

стожер

**Месечна ревија за литература, култура и уметност**

**Издавач:**
Друштво на писателите
на Македонија
**Претседател на ДПМ:**
Милован Стефановски
**Главен уредник:**
Иван Ивановски
**Редакција:**
Драги Михајловски, уредник
Вера Чејковска, уредник
Стојан Тарапуза, уредник
Есад Бајрам
Кирил Кангов
Фејзи Бојку
Синиша Станковиќ
Иван Василевски
**Соработници од странство:**
Мајкл Радин, Австралија
Саво Костадиновски, Германија
Јордан Плевнеш, Франција
Суад Енгулу, Турција
Ивица Челиковиќ. Шведска
Ангел Каратанчев, Бугарија
Душица Илин, Југославија
Борислав Павловски, Хрватска
Иван Доровски, Чешка
Спасе Мазенковски, Албанија
**Ликовно-графички уредник:**
Игор Лазаревски
**Коректура:**
Зорка Ефремова
**Компјутерска обработка:**
Елизабета Атанасовска
Гоце Манчевски
**Уредник на фотографија:**
Живко Јаневски
**Адреса на редакцијата:**
*Улица „Максим Горки" бр. 18*
*91000 Скопје, Македонија*
тел. 117-668
факс: 228-345
**e-mail: Stozer@sinf.gov.mk**
Годишна претплата: 500 денари
**Жиро-сметка:** 40100-788-2094,
ДПМ за „Стожер"
**Печати:**
Југореклам - Скопје
Со решение бр.02-410/2 од 9.07.1996 година на Секретаријатот за информации „Стожер" е запишан во регистерот на весници и за него се плаќа повластена даночна стапка.
Ракописите и фотографиите не се враќаат. Дискетите им се враќаат на авторите.
**Ревијата излегува со финансиска поддршка на Министерството за култура**

*Уводник*

# БЛАЖЕВОТО НАСЛЕДСТВО

*Иван Ивановски*

Долг и обврска на секоја култура, на секоја културна средина е високо и достоинствено да ги респектира и негува вредностите на творците, особено на оние што оставиле неизбришливи траги зад себе, што трајно се вградиле во духовниот и културниот идентитет на својот народ. Капиталните дела, што толку многу нè задолжиле, како што е познато, ни по физичкото исчезнување на нивниот автор неställ стареат, не згаснуваат - тие се вечни и живеат во повеќе времиња, а она во кое настанале е само едно од нив. Такви благодети, такви восхитувачки и маркантни уметнички и научни остварувања ни остави во наследство нашиот Блаже Конески - таа возвишена, прекрасна, колосална писателска персоналност. А годишнините, се знае, се една од безбројните условености со кои го исполнуваме нашиот живот, па оттаму и благовремените и благородни иницијативи и зафати на ДПМ и на Филолошкиот факултет во Скопје (што го носи неговото име) за откривање спомен-плоча на трошната родна куќа на Блаже Конески во неговото Небрегово, за одржување вечер посветена на големиот поет, односно за организирање научен собир и тн.

Кога уште на првиот состанок на новата редакција на ревијата на нашето Друштво се донесе решение овој број исцело да му биде посветен на големиот човек и творец Блаже Конески по повод петгодишнината од неговата смрт, сите членови на Редакцијата, без исклучок, ја почуствуваа радоста и возбудата што се стартува со строго тематски број посветен токму на првиот претседател на ДПМ, на првиот претседател на МАНУ, на творецот на македонската граматика, на великанот на пишуваниот збор, на прекрасниот човек, професор, научник...

Но, како во еден единствен број на „Стожер" да се опфати севкупното негово творештво, кога се знае дека тоа е огромно, дека се изразува во повеќе сфери на творештвото: на планот на поезијата и прозата, во доменот на есеистиката и науката на јазикот и тн. Не сакавме да биде презентиран само еден сегмент од неговото творештво, само неговиот поетско-прозен или есеистички опус, иако и тој е доволен не за еден, туку за повеќе броеви; наша желба и настојување беше да го претставиме во што е можно поинтегрален вид. За ова ни стоеа на располагање повеќе претходно објавени публикации, списанија, книги: обемниот Зборник, издаден во чест на 60 годишнината од раѓањето на Блаже Конески, Спомeницата, објавена непосредно по неговата смрт, неколку книшки на критики од странски автори за поетското и прозното творештво на авторот на „Везилка", списанието за литература, уметност и култура - „Современост" број 9-10, 1994 г. посветено на првата годишнина од смртта на Конески, љубезноста на вработените во МАНУ и др. Разбирливо, прѐземе дел од овие драгоцени сведоштва, но наша голема и искрена желба беше овој број на „Стожер" да го дополниме и со нови, сосема необјавени прилози. Како што можеше и да се очекува, одзивот беше извонреден. Овде би спомснале дека познатиот наш антологичат Петар Т. Бошковски подготви избор на песни под наслов: „Блаже Конески за поетите и поетите за Блаже Конески". Изборот треба да покаже и укаже колку голема драма за авторот е секој стих, колку тој ја открива неговата самотност како именител на процесот во кој созрева осаменоста. Исто така, избор од книгата „Разговори со Блаже", за нашата постојана рубрика ИНТЕРВЈУ направи лично нејзиниот автор - Цане Андреевски.

Искрена благодарност упатуваме и до членовите на претходната редакција на оваа наша ревија за сè што направиле за неа и за убавите, веруваме и искрени, пожелувања за успешна работа на новиот состав на Редакцијата, со надеж и ветувања дека остануваме отворени за секој вид творечки комуникации.

И на крајот, колку за информација да истакнеме дека во меѓувреме на адреса на редакцијата „Стожер" пристигна невообичаено голем број прилози - песни, раскази, есеи, огледи, интервјуа, записи, научни трудови и др., (некои од нив наследивме и од старата, претходна редакција). Тоа е секако знак на големо охрабрување, што ни дава право да се надеваме на содржинско збогатување на Ревијата, на нејзино евентуално графичко подобрување и сл.◆

*Биобиблиографија*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ (1921 - 1993)

Блаже Конески е роден на 19 декември 1921 година во Небрегово, Прилепско. Дипломирал славистика. Веднаш потоа се вклучил во значајната работа на Комисијата за изработка на македонски правопис и кодификација на македонскиот стандарден јазик. Од 1946 година ја започнал својата животна кариера како универзитетски професор на Филозофскиот факултет, каде што долги години раководел со Катедрата за македонски јазик и со уредувањето на лингвистичкото списание „Македонски јазик". На истиот факултет бил биран за декан, а од 1958 до 1960 година бил ректор на Универзитетот во Скопје. Во 1967 година Конески бил избран за прв претседател на Македонската академија на науките и уметностите и таа должност ја вршел во два мандата - до 1975 година. Потоа станал член на Хрватската, Српската, Словенечката, Босанско-Херцеговската, Црногорската и Војводинската академија, па на Австриската и Полската академија на науките, а за почесен доктор бил промовиран на Чикашкиот универзитет (САД) и на универзитети во Вроцлав и Краков (во Полска). Бил одликуван со голем број републички и странски признанија и награди: За животно дело на Република Македонија, Наградата „АВНОЈ", Хердеровата награда за литература, Његошевата награда, „Златен венец" од Струга, наградата „Скендер Куленаковиќ" за книжевно дело, наградата на Сојузот на писателите на СССР и др.

Исклучително богатиот научен и книжевен опус го изразуваат преку 650 публикувани библиографски единици, од кои 45 книги поезија, проза, и научни трудови, околу 170 студии и есеи од литературата и културната историја, 27 книги од обласка на лингвистиката, а 22 книги поетски збирки се преведени на повеќе светски јазици. Конески е афирмиран и ценет како одличен преведувач на познати дела од светската класика, главно поезија: Његошевиот „Горски венец", Шекспировиот „Отело", стихови од Хајне, Пушкин, Прешерн, Блок, Мицкиевич, Гете, Шилер и др. проза од Иво Андриќ и др.

Од библиографијата на академикот Блаже Конески ги издвојуваме:

1. *Збирка на македонски народни песни* редактирал (Блаже Конески) - Скопје: Државно книгоиздателство на Македонија, 1945
2. *Земјата и љубовта:* песни. - Скопје: Државно книгоиздателство на Македонија, 1948
3. *Македонски правопис со правописен речник* (Крум Тошев.) - Скопје: Државно книгоиздателство на Македонија, 1950
4. *Граматика на македонскиот литературен јазик.* - Дел 1: Увод. За гласовите. За акцентот. - Скопје: Државно книгоиздателство на Македонија, 1952
5. *За македонскиот литературен јазик.* - Скопје: Кочо Рацин, 1952
6. *Песни.* - Скопје: Кочо Рацин, 1953
7. *Граматика на македонскиот литературен јазик.* - Дел 2:За формите и нивната употреба. - Скопје: Просветно дело, 1954
8. *Везилка*: *песни - Скопје: Култура, 1955*
9. *Лозје:* раскази - Скопје: Кочо Рацин, 1955
10. *Речник на македонскиот јазик со српско-*хрватски толкувања (редактирал Блаже Конески.) -1:А-Н. - Скопје: Институт за македонски јазик, 1961
11. *Песни.* - Скопје: Кочо Рацин, 1963
12. *Историја на македонскиот јазик* - Скопје; Белград: Кочо Рацин: Просвета, 1965
13. *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* (редактирал Блаже Конески.) - 2: О-П. - Скопје: Институт за македонски јазик, 1965
14. *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* (редактирал Блаже Конески.) - 3:Р-Ш. - Скопје: институт за македонски јазик, 1966
15. *Стерна* - Скопје: Мисла, 1966
16. *Ракување* - Скопје: Мисла, 1969
17. *Јазикот на македонската народна поезија* - Скопје: Македонска академија на науките и уметностите, 1971
18. *Беседи и огледи* - Скопје: Македонска книга, 1972
19. *Записи* - Скопје: Македонска книга, 1974
20. *Стари и нови песни* - Прилеп: Стремеж, 1979
21. *Места и мигови* - Скопје: Мисла, 1981
22. *Чешмите.* - Скопје: Македонска книга, 1984
23. *Македонскиот 19 век: јазични и книжевно-историски прилози* - Скопје: Култура, 1986
24. *Ликови и теми* - Скопје: Македонска книга, 1987
25. *Послание* - Скопје: Култура, 1987
26. *Тиквешки зборник* (превод и предговор Блаже Конески.) - Скопје: Мисла, 1987
27. Средба во рајот - *Скопје: Мисла, 1988*
28. *Црква* - Скопје: Мисла, 1988
29. *Златоврв* - Скопје: Македонска книга, 1989
30. *Поезија* (Константин Миладинов); читање на Блаже Конески. - Скопје: Мисла, 1989
31. *Сеизмограф* - Скопје: Мисла, 1989
32. *Македонски места и имиња* - Скопје: Студентски збор, 1991
33. *Небеска река*: песни и препеви. - Скопје: Македонска книга, 1991
34. *Светот на легендата и песната*: есеи и прилози. - Скопје: Гоце Делчев, 1993
35. *Црн овен* - Скопје: Култура, 1993

*Наместо интервју*

# Разговори со Конески

## Извадок од истоимената книга на Цане Андреевски што ја објави „Култура“ од Скопје во 1991 година

V

/20.03.1985 и 29.03.1988/

**1944 година во Горно Врановци ... Од лектор на „Млад Борец“ до претседател на Друштвото на писателите на Македонија... Учество во Комисијата за јазик и правопис... За базата на литературниот јазик и за минорните прашања... Во ситуација на дисконтинуитет страничните патишта добиваат важност... За меките консонанти и темниот вокал...**

**Андреевски:** ***Како дојде до Вашето поврзување со партизанските единици? Познато е дека во 1944 година вие веќе се наоѓате во Горно Врановци.***

**Конески:** Во Прилеп имаше некои групи во кои пред тоа ме вклучуваа. Меѓутоа на деветти септември 1944 година градот беше преземен од партизаните и неколку дена тој беше ослободен од Германците. Тогаш се сретнав со своите пријатели Владо Малески, Киро Хаџиvасилев, Крсте Црвенковски и така натака, партизани, и по неколку дена Германците настапија откај Битола и едно повлекување на партизаните тогаш имаше од Прилеп. Јас претходно отидов во Небрегово и отаде бев повикан да се јавам во Присад. Тоа е село на Дервен, на патот Велес - Прилеп. И отаде до Извор отидов и ме упатија преку Лисиче во Врановци. Во Врановци бев вклучен во редакцијата на „Млад Борец“. Во една куќа беше сместено раководството на НОМС, на младинската организација и редакцијата на „Млад борец“. Јас бев вклучен во таа редакција, нешто како во својство на коректор, лектор. Ако се сеќавам добро, тогаш во моментот Борче Миљовски ја водеше редакцијата. Климе Мазов беше исто така во таа редакција. Постојано беше присутна Лилјана Чаловска. Но, јас мислам дека таа претходно била редактор на „Млад борец“, не во тој момент. Но, не останав долго во оваа редакција, бидејќи мене ми дадоа задача да организирам преводачко одделение при Агитпроп на ЦК и Главниот штаб.



**Андреевски:** ***Зошто беше нужно тоа преводачко одделение?***

**Конески:** Продукцијата се засилуваше. И издавањето на материјали се засилуваше. Беше веќе една мала печатница оформена во Врановци. Се подготвуваше првиот број на „Нова Македонија“. Очевидна беше потребата повеќе таков материјал да се продуцира. А главниот извор беше преведувањето, било на вести, комуникеа, на некои говори, статии или на одделни брошури. А исто така беше потребно да се врши и јазична редакција на материјалите што излегуваа. На целата таа издавачка дејност, требаше да ѝ се даде, колку што можеше повеќе, единствен јазичен облик. Ете, поради тоа беше создадено тоа одделение.

**Андреевски:** ***Тука во Врановци, по деветти септември, веќе сте вклучени директно во борбата на свој начин. Но, ете, поблиску сте до материјата што Ве интересирала цел живот. Си спомнувате дека во тие услови тогашни, сте се интересирале, и сте добиле еден увид во сето она што е печатено во илегалност, во бригадите и на други места. Па, велите самите, дека некои ставови кај Вас сте ги кориѓирале.***

**Конески:** Да. Јас во редакцијата на „Млад борец“ имав веќе работа со доста материјали. После се запознав и со некои веќе излезени публикации и видов дека има определени, така да кажам, изразени тенденции во развитокот на нашиот писмен јазик. Дека делум тие тенденции се согласуваат со она што беше мој индивидуален опит, а делум не. Мојата преходна работа премногу беше базирана на состојбата во прилепскиот говор. Значи, сепак се карактеризираше со еден вид локална ограниченост. А јас многу брзо сфатив дека треба, она што е изразено како тенденција и санкционирано во една поширока употреба во пишувањето, во објавувањето во текот на Народно ослободителната војна, треба да биде усвоено, треба да се води сметка за тоа. Се разбира, немаше некоја јазична изедначеност тогаш во ништо. Но сепак, основните работи беа веќе доволно јасно искристализирани.

**Андреевски:** ***Вие тогаш веќе сте знаеле за одлуката на АСНОМ македонскиот јазик да се прогласи за службен јазик во Федерална Македонија. И тоа за вас значеше нешто...***

**Конески:** Имаше дури и еден мал текст „Времени правила за македонскиот јазик“, што требаше да послужи како едно упатство каков избор да се прави, што да се претпочита.

**Андреевски:** ***Тие беа по службен пат усвоени, или...***

**Конески:** Не. Мислам дека тие правила немаа никаков официјален карактер. Биле од некоја група изработени... Знам, го споменуваа и Мане Чучков дека учествувал во таа група. Тоа беше краток текст, нешто како практично упатство како да се пишува на македонски јазик. Не бев задоволен од тој текст...

**Андреевски:** ***Во основа што се изразуваше во него?***

**Конески:** Не можам да се сетам. Од стручна гледна точка, мислам, не беше издржан текст. И, тоа мене ми даде една идеја јас да настапам со некои предаваа во Врановци за македонскиот литературен јазик. Одржав две такви предавања. И третото го подготвив, но тоа не беше одржано.

**Андреевски:** ***Дали тие беа во рамките на некој историски осврт за развојот на македонскиот јазик, или пак се однесуваа на актуелните прашања во врска со нормирањето на нашиот литературен јазик?***

**Конески:** Текстовите се загубени и јас не можам сега точно да ги реконструирам. Мислам дека и едното и другото беше присутно. Значи, имаше малку и свртување кон историјата, но особено беше присутно тоа разгледување на проблемите на денот во врска со потребата да се унифицира македонскиот литературен јазик. Можам да кажам дека интересот за тие предавања беше многу голем. Ги државме во една просторија што служеше за такви цели во Агитпропот. Имаше дискусија. А горе-долу , моите основни идеи можат да се следат, иако се тие текстови загубени, по некои мои објавени текстови во 1945 година, пред се онаа брошура...

**Андреевски:** ***Предавањето на Народниот универзитет во Скопје.***

**Конески:** Да. Исто така во 1946 година во „Нов ден“ беа излезени некои статии за оформувањето на лексиката на македонскиот литературен јазик. Тие работи можат отаде да се видат. Основните мои становишта. Инаку имаше една идеја тие мои текстови, оти беа пишувани предавањата во Врановци, веднаш по ослободувањето на Скопје да бидат објавени. Но, не се објавија и се загубени. Не знам дали негде ќе се најдат.

**Андреевски:** ***Значи, составот на слушателите на тие предавања не беше од обични борци, туку тоа беа членови на Агитпроп, интелектуалци...***

# КОНЕСКИ ЗА ПОЕТИТЕ

## РАКУВАЊЕ
**-ПОЕМА -**
**(одломка)**

**Вечерта на 2 септември 1941 година.** Мансарда на една висока куќа во приватната софиска улица. Тоа е станот на поетот Коле Неделковски. Тој седи на масата, прелиставајќи го, занесен во некаква мисла, зборникот на Миладиновци. Рацин, во шетањето низ соба, во овој момент е запрен пред отворениот прозорец. Светлина над градот се до далечината, како некакво ниско небо. Се чувствува преку крововите пријатен дах од блиска градина. Горе допира само благ шум што успокојува и што ја затвора самоста.

Коле (Погледот му се застојува, чита во себе, а после, гласно со гест спрема Рацина ги повторува стиховите):

***„Момето одит на езерото,***
***Да ми налеит бисерна***
***вода...“***
***Бисерна вода...***
***Ја гледам таа жива вода,***
***жуберлива,***
***Со срце, не со усни, би ја***
***пил***
***од бел грст на девојче,***
***кога се прелива***
***да не знаеш што е во него***
***збрано:***
***кладенче,***
***сонце,***
***бела гулабица,***
***милување.***

***„Одит момето на***
***езерото...“***
***Како да гледам модра***
***далга,***
***а по неа друга, тивка, се***
***шири,***

*и така до далечината,*
*до полно смирување, -*
*и мислата што ја следи, сé*
*поспокојна,*
*таму се стопува со нешто*
*широко,*
*со една свежа и раскошна*
*душа.*
*Не знам, но за мене е тоа -*
*најприсен допир со*
*роднината!*

------------------------------

*Рацин:*

*Кажи, дали мислите ни се*
*толку блиску,*
*и едно претчувствување*
*ли е тоа,*
*и една жед?*
*За жива струја и јас*
*копнеам,*
*но да е таква - утока што*
*нема,*
*што нема крај:*
*дека не по песок тече,*
*бели камчиња ронејќи,*
*и не низ трева со смеа се*
*извива,*
*игралита и ѕунлива*
*иако млако спокојство ја*
*чека.*
*Не!*
*Таа тече од срце до срце,*
*колку што срца народот*
*го чинат,*
*ах, смисли ја*
*широчината на тоа*
*корито!*
*Таа во безброј водопади се*
*прелива,*
*бликотни,*
*од срцата на старите*
*во срцата на децата,*
*во обновата на колената.*
*Ах, смисли ја*
*бескрајноста на тоа*
*течење!*
*Сладок шепот, сладок*
*плискот,*
*преливи на сонцето и*
*месечината,*
*ноќни приказни,*
*и бучење, што страши, во*
*далечината,*

**Конески:** Да. Да. Да. Тие што беа членови на АСНОМ и така натака, колку што можеле во една мала просторија да се соберат, луѓе што имаат интерес за таа работа.

**Андреевски:** ***Како се чувствувавте во тие моменти кога се создаваа услови да ги реализирате Вашите идеи за македонскиот литературен јазик? И воопшто, дека Вас и вашата генерација Ве очекува голема работа на тоа поле?***

**Конески:** Гледате, прво треба едно да се сфати, дека никакви големи идеи во мојата глава немало, никакви п;ретставии за некоја улога. Јас сум се вклучил скромно во една практика тогаш. И како човек што сум имал извесна лингвистичка подготовка. Сум видел дека можеби подобро од некои други можам да ги следам појавите во тој процес на создавање на нашиот литературен јазик. Јас барем, а мислам дека и повеќето луѓе од мојата возраст, не биле исполнети со некаков патос во однос на задачите што стојат пред нив. Ние сме пристапувале кон тоа практично, гледајќи да го свршиме она што стои пред нас по мерата на своите разбирања и можности. Ете, тоа е еден мал опис на општата духовна состојба, на пример, во која сум се наоѓал јас, а верувам и сите оние луѓе со кои што јас сум соработувал и што ми биле блиски и што биле од мојата генерација, што се интересирале за литературата, па и се обидувале било во поезијата, било во прозата, било во публицистиката. Општиот ентузијазам од слободата е еден историски познат факт. И ние сето тоа го доживуваме. Но, јас вршев нешто што на некој начин беше вклучено во мојот домен, во мојата специјалност. Особено во ситуација кога немаше многу луѓе што беа лингвистички образовани во нашата средина. Можеа на прсти да се избројат.

**Андреевски:** ***Веројатно Вие сте биле еден од најподготвените, според тоа како после течеше развојот.***

**Конески:** Како таков човек јас сум се вклучил и во ова време, при крајот на 1944 и 1945 година, и во работата врз дефинитивното оформување на македонскиот литературен јазик. Тоа не е нешто случајно дојдено. Меѓу другото, јас не се поканив самиот да учествувам во тоа. Јас бев ангажиран. Бев вклучен во тие тела што требаше да решаваат за донесувањето на македонската азбука и на македонскиот правопис. Сигурно дека во тој поглед, она што јас го покажав со предавањата во Врановци, имаше свое значење. Очевидно, луѓето можеа да оценат дека, сепак јас до некаде се разбирам во таа материја. И дека можам да придонесам.

**Андреевски:** ***Од тоа време се сеќавам на една Ваша песна за деца, беше објавена во еден од првите броеви на „Пионер", мислам во почетокот на 1945 година.***

**Конески:** Колку што се сеќавам, можеби ја презеле од „Млад борец", уште дури и кога на шапилограф се издаваше. Знам дека имав една детска песна. Покојниот Климе Мазов, тој имаше една многу силна меморија, многу ме задираше, честопати ме задираше заради таа песна. А меѓу другото, знам дека исто во „Млад борец" објавив еден превод на песна од Сурков „Бранач на Сталинград".

**Андреевски:** ***А по ослободувањето на Скопје на каква работа бевте ангажирани?***

**Конески:** По ослободувањето на Скопје мене ме ангажираа за лектор на Македонскиот народен театар. Тоа беше првата моја служба. Ништо јас не сум избирал. Таму каде што ме праќаа, таму одев. И, како млад човек на дваесет и три години, плус како селско дете во кое не е развивана некаква амбиција, ниту ориентација кон кариеризам, ништо јас не сум одбивал. Она што ми се нудело сум го примал и сум го сметал тоа за нормално. Кога дојдовме во Скопје, по 13 ноември 1944 година, наскоро беше свикана онаа Комисија за јазик и правопис. Ми се чини дека таа беше создадена од Президиумот на АСНОМ. И јас

бев вклучен во таа Комисија и таа заседаваше. Главна улога во неа имаше Венко Марковски. Меѓутоа, сета работа беше набрзина свикана и неорганизирана. И, јас стекнав впечаток дека набрзина сакаат да решат едно прашае што бара малку поопстојно разгледување и размислување.

**Андреевски:** *Тоа беше веднаш во ноември?*

**Конески:** Во ноември. Во ноември. Да. И, тогаш, тоа беше доста неочекувано, како оној што уводен реферат поднесе во таа дискусија, се јави Ѓорѓи Киселинов. Мене не ми се свиде целата работа. И, јас ја напуштив таа комисија. Ја напуштив наполно по своја волја. Без никакви сугестии. Просто затоа што нејќев да учествувам во една работа што ми се чинеше уште недоволно добро организирана и промислена. Особено не ми се свиде тоа што прозвучаа некои такви гледишта дека можеби треба да бараме помош од руски научници за тоа како да се реши нашето јазично прашање. А исто така, во тој уводен реферат на Киселинов, се говореше - ова ќе го направиме така, за да бидат задоволни нашите северни соседи, она ќе го направиме онака за да бидат задоволни нашите источни соседи. Јас сметав дека нашето јазично прашање ние самите треба да го решаваме и никој нема право да ни се меша во тоа, нити може односото на еден или друго сосед да биде за нас од некакво значење при решавањето на едно такво прашање во нашиот културен развиток. Јас просто решив да не учествувам во тоа, во работата на таа Комисија. Тоа решение можеше да значи, практички, дека јас воопшто и немаше да се појавам како некаков учесник во донесувањето на македонската азбука и правопис. Меѓутоа, настаните после се развија поинаку. Таа Комисија донесе некаков свој предлог, меѓутоа АСНОМ не го усвои тој предлог. Зошто? Како? Јас во тоа не навлегувам. Јас нити тоа го знам. Јас бев само еден член на таа Комисија, којшто по своја волја, по своја иницијатива, без никаква сугестија, го напушти тоа.

**Андреевски:** *Не ви приговори некој за тоа?*

**Конески:** Ми приговорија. Бев викнат од Ченто и од Панко Брашнаров на советување - зошто така правам? Јас реков дека е тоа мое уверување, мое лично сфаќање. Откако АСНОМ не го усвои тој предлог, беше создадена нова комисија од страна на повереанството за просвета на АСНОМ. Тоа веројатно е веќе почеток на 1945 година. Во таа Комисија исто влегов и јас. Беше и Венко Марковски, Васил Иљоски, Владо Малески, Крум Тошев, Киро Хаџивасилев, Густав Влахов. Составот може да се види, бидејќи и е објавен во „Македонски јазик“ документот што таа го донесе, со потписи на членовите на Комисијата. Оваа Комисија работеше подолго време по проект што се разгледуваше по делови и целосно, беше усвоен по делови и целосно. На трети мај 1945 година излезе решението на македонската влада за тоа дека се усвојува составот на азбуката, а подоцна, на седми јуни, излезе решението на Министерството за просвета, со кое се усвојуваше првиот македонски правопис. Каков бил тој проект, по кој работела оваа Комисија, може да се види, имено, во книшката, издадена тогаш. Секој може да просуди дали е тоа проект работен внимателно, со познавање, систематично, или, е можеби, аматерска работа. Тоа подлежи на научна оценка.

**Андреевски:** *Кој ја беше дал основата на тој проект на македонскиот правопис?*

**Конески:** Јас го подготвив поголемиот дел, додека Крум Тошев го подготви делот за интерпункцијата.

**Андреевски:** *Тој правопис беше во сила сé до 1952 година.*

**Конески:** Да, кога излезе оној од мал формат, а всушност пообемен од првиот и со некои нови решенија. Јас веќе реков и пак сега ќе истакнам, тоа за мене беше доста важно. Тоа беше сфаќањето дека

→

*и пијанство од виножито*
*во вриеж на пежи,*
*и сето тоа во човечки*
*гради!*
*Таа струја ја жедувам -*
*поезијата.*
*Ја знаеш старата сказна:*
*два рида се биеле,*
*ќе се делат здив да земат,*
*и се загнуваат:*
*снага со снага се урнуваат,*
*со остри спили како со*
*заби се колат,*
*та оган прскоти од*
*чкртањето.*
*А меѓу нив, среде, во лака -*
*кладенче жива водичка:*
*секаква болка смирува,*
*секаква рана лекува,*
*кој ќе се напие од неа*
*умирачка му нема.*
*И јунак таков се нашол*
*беше*
*да ја превари силината на*
*планините,*
*да го издржи жарот на*
*нивното збивтање,*
*од живата вода да изнесе*
*на мирната светлина*
*денот каде што почнува.*
*И ете, ми се чини,*
*ние во исти подвиг сме*
*тргнале,*
*жива вода да црпиме,*
*меѓу два рида што*
*вилнеат,*
*в срце на луѓето да им ја*
*влееме -*
*живата вод ана*
*поезијата.*
*На бунт денеска таа*
*треба да крева,*
*на жртва мал и страден*
*народ да вика,*
*и зборот веднаш дело да*
*стане!*
*О, треба да сме триж*
*силни по дух,*
*деца на мало, потиснато*
*племе,*
*во бурава на светот,*
*на татковина - што прави*
*смисла,*
*први слободен облик ѝ*
*даваме,*

→

*на поезија творци*
*први од срцава што ја*
*извираме.*
*А кај е во нас, дали ја има*
*на оној древен јунак*
*силата?*
*Долгот го знаеш,*
*но ситен да се сетиш -*
*страшно!*
*Дали се чудни тие*
*сомневања?*
*Кој ќе ни прости?*
*Кој ќе живее со нашава*
*душа*
*и тогаш кога веќе ќе не́*
*нема?*

-------------------------------

## ЕПИЛОГ

Истата таа ноќ...Вака е опишан настанот: „При опит за арестувањето му, на 2 септември 1941 година, од софиската полиција, како член на една македонска диверзантска група, доследен на гемиџиите, Коле фрла една од бомбите против групата полицаи, со надеж да се пробие пат, и гледајќи дека тоа не може да му помогне, се фрла преку прозорец од шестиот кат на неговата мансарда за да не се даде жив во рацете на врагот.“ Кон ова ќе прибавиме уште една подробност: на масата се́ до другиот ден стоеше книгата отворена на истото место. Преку двете страници беа отиснати, со крв, ранетите дланки на Колета. Тоа беше неговото последно ракување.

## ГРИГОР ПРЛИЧЕВ

### 1. НОЖ

*За ова срце сегде острат*
*нож*
*а ножот веќе забоден е*
*внатре -*

не можеме да дозволиме некој отстрана да се меша во решавањето на нашето јазичко прашање. И вие ако ја читавте мојата мала брошура, што го содржи она предавање од 1945 година, веројатно ќе најдете таму одгласи имено во таа смисла. А тие не се, не се случајно таму вклучени, ами претставуваат реакција на поинакви разбирања.

**Андреевски:** ***А дали кај Вас имаше и некои колебања, да речеме, во потесна стручна смисла?***

**Конески:** Јас самиот имав колебања во однос на решавањето на некои прашања. И во врска со азбуката, и во врска со правописот. Тие колебања си имаат свој корен во мојата практика уште од порано. Ако се следат моите концепти од порано, ќе се види дека еднаш сум правел ваков избор, другпат инаков. Но секогаш кај мене решавало тоа - дека дефинитивниот облик на нашиот литературен јазик треба ние сами да го направиме. А не да се случи така, што некои други да се вмешуваат како советници, како инструктори и така натака. И, за мене лично, можеби јас претерувам во однос на истакнувањето на тој момент, работата врз македонскиот правопис во 1945 година е сепак еден прилог кон самостојноста на македонскиот културен развиток. И притоа земете дека тоа стана во време кога многу атрактивно за нас изгледаа некои центри надвор од Македонија. Еве, овде можеме да побараме бидејќи книшката ја имате кај себе, некое место, што ќе го илустрира ова што јас го застапував.

**Андреевски:** ***Еве тука, околу лексиката, да речеме...***

**Конески:** (Ја зема својата книшка „Македонската литература и македонскиот литературен јазик“, 1945, Култура, Скопје). Ам вели: „Кај нас навидум најлесно го нашле тука крајот оние што велат, дека се́ што ни треба за апстрактен израз, па ќе си го земеме направо од руски“. А јас на тоа реагирам. И, тоа го наречувам јазична дембелана, со тогашниот свој стил, кој што е /се смее/ посочен, поживописен, отколку овој стил со кој денеска се служам. Тоа е еден момент, во кој дошло до израз чувството дека ние треба самостојно да го бараме патот во однос на развитокот на нашиот литературен јазик. А не однапред да се потчинуваме на некои обрасци.

**Андреевски:** ***Веројатно се сметало дека ние немаме толку образовани, стручни луѓе по тие прашања во тоа време. Еве, освен Вас, бил и Киселинов, кој исто имал филолошки знаења...***

**Конески:** Немојте да ги споменувате луѓето, затоа што јас за луѓето не би сакал да зборувам во овој разговор. Инаку можам само да кажам ова, дека ќе беше една голема хипотека ако со потпис на Киселинов излезеше македонскиот правопис. Зашто, истата личност само неколку месеци пред тоа, пишуваше сосема друго во „Целокупна Бeлгарија“. И дури сега ние ќе знаевме како од некои страни ќе го ползуваа тој факт. Ние уште не си даваме сметка за тоа.

BLAZHE KONESKI
POEMS
TRANSLATED BY
ANDREW HARVEY &
ANNE PENNINGTON

**Андреевски:** ***Верувате ли дека, ако се беше наложило поинакво решение, дека развојот на нашиот литературен јазик ќе тргнел во некоја друга насока?***

**Конески:** Па, не знам. Само, ќе имаше една анархичност, несреденост. И, во секој момент нам под нос ќе ни го пикаа тоа дека „вашиот правопис е потпишан од тој и тој. Тој поднесол главен реферат“. Луѓето тогаш можеби немаа доволно слух за таа историска димензија.

**Андреевски:** ***Добро, Вие ги изнесовте тие две изразени тенденции во работата на првата комисија, кои што биле и во извесна острина поставени, па како резултат на тоа е и Вашето напуштање на таа комисија. А веќе во вториот состав - имаше ли исто така спротивставување, различни гледишта?***

**Конески:** Па, се разбира, се разбира. Имаше. Имаше многу дискусии, контроверзи и така натака. Докажувавме. Отстапувавме. Самиот проект, за којшто зборував, не го доби својот облик одеднаш... Зачуван е и во ракопис мојот текст, мојот дел во тој проект. Тој ракопис веќе одразува една фаза напредната во дискутирањето на целото прашање, каде што и јас сум отстапил од некои работи што сум ги застапувал. Други, исто така, се согласиле со нешто, против кое од почетокот настапувале. Тоа е на повеќе седници дискутирана материја и може да се каже дека дефинитивниот текст е, она што се вели прочистен текст, нели. Таму се земени формулации прифатени од сите, откако претходно се водела опстојна дискусија на повеќе заседанија.

**Андреевски:** ***Дали, да речеме, аргументациите на одделни учесници, се засновувале врз некои примери, во практична и теоретска смисла, од историјата на нашиот јазик? Дали, за пример, беа познати гледиштата на Мисирков, се употребуваа ли тие како аргументи во дискусиите?***

**Конески:** Мисирков мене лично не ми беше познат тогаш, Дали на некој друг му бил познат, јас тоа не можам да судам.

**Андреевски:** ***Јас верувам дека тоа би било кажано и цитирано...***

**Конески:** Но, колку што се сеќавам, навистина, неговото име не прозвуче тогаш, барем не поизразито. Јас прв напишав приказ на книгата на Мисирков кај нас, но 1945 година, во „Нова Македонија“ излезе, откако оваа работа беше свршена. Кога бев во јуни 1945 година во Софија со Митко Зафировски, тогаш ја прочитав таму книгата на Мисирков. Си направив белешки и објавив една опширна статија под наслов „Една македонска книга“. И тоа беше прв чекор на популаризација на Мисирков кај нас. А за мене тоа беше првиот момент на запознавање со неговата работа. Меѓутоа, натаму се покажа дека претходно Рацин веројатно имал достап до неа, Коле Неделковски имал и други. Тоа можело на некој начин да се предава, бидејќи се невидливи каналите по кои може една мисла да дејствува.

**Андреевски:** ***И факт е дека принципите на Мисирков, главно не се изневерени со првиот македонски правопис. Изгледа, таа материја историски легнала на своето вистинско место, преку практиката, се разбира.***

**Конески:** Во таа смисла сакав да продолжам. Најбитно е тоа што и без непосредно користење на Мисирков, нашите решенија од четириесет и петтата година, главно, главно се движат во тој круг, каде што и тој ги бараше решенијата на својот проект. Тоа значи дека е тоа еден процес, што во определени моменти на својата кулминација, доведува до слични решенија. Најважното беше што Мисирков за основа на ншиот литературен јазик ги земаше централните говори. А тоа прашање воопшто не се дискутираше кај нас четириесет и петтата година. Тоа се подразбираше. Може да кажеме дека, прашањата што се дискутираа, беа од минорен карактер, бидејќи најсуштественото прашање, базата на литературниот јазик, тоа беше решено. Никој не се сомневаше во тоа. Никој не стануваше да рече: Не, чекајте, не е тоа база, ами, база се, на пример, говорите од Штипско или Струмичко и

→

***и стига само да се засмеам,***
***ќе сетам веднаш колку***
***длабоко***
***ме пронижал, со колку***
***танки жилки***
***на остра болка в гради***
***дртил тој.***
***И тогаш реско усетувам***
***дека***
***сум избран - сета невола и***
***тага***
***и сета ропска***
***потиштеност грда***
***на еден народ да ја***
***истрадам,***
***молчаливо и тврдо да ја***
***носам.***
***И бележан со некој пален***
***знак***
***јас треба да ја сетам***
***цената***
***на секој подвиг што напред***
***нé води,***
***дволичноста на сека***
***победа.***
***О браќа, знајте - не само***
***од подлост***
***жабурлива јас страдам,***
***што ја газам, -***
***а тајна чува мојот мрачен***
***молк.***

## 2. ПАТНИК

***Јас, суров нервчик, еве***
***гаснам веќе***
***и божем газам на***
***мраморна плоча.***
***Црнице збогум, о***
***петрински лозја,***
***со предчувство на ново***
***трико вино!***
***Но вие, штири, со кибарни***
***куќи***
***во кои млачно мусандрите***
***дишат,***
***баздриѓани, туѓ меѓу вас***
***сум бил,***
***сум живеел во хмурна***
***меланхолија.***
***Ве тревожев ко патник***
***што на полноќ***
***застанува пред портите***
***да клука.***
***Ме гоневте - рамнодушни и***
***злобни -***

→

*а сега дури и гробјето ваши*
*пак ќе го гонат мојот*
*суров гроб,*
*и земи тугѓ и притеснет ќе*
*бидам*
*сé дур не дојде едно ново*
*племе*
*што ќе ме сака и*
*прославува.*

## СРЕДБА СО ЖИНЗИФОВ
### (одломка)

*7.*
*Мртов си тука... Сенка без*
*спомен,*
*Но тебе зар тој дел те*
*чекал:*
*да бидеш име во прашен*
*том и*
*лист пожолтен в*
*библиотека?!*

*И првиот сум јас што*
*сакам*
*очи во очи да те сретам.*
*И прв ме жижна твојата*
*мака*
*за тебе близок, жив да те*
*сетам.*

*Ми треба другар... Штом*
*јад ме стиска*
*и срцево е студен камен,*
*јас кај да најдам душа*
*блиска*
*со жизнен да ме стопли*
*пламен?*

*Кој помош ќе ми даде*
*тогаш,*
*со таен повик да ме викне,*
*со очи полни прекор,*
*строгост,*
*кој до дно срце ќе ми*
*викне?*
*О другари, зар од нас секој*
*во немир ликот не го будел*
*на оние низ мрачни векој*
*што носеле на подвиг удел.*

*А Жинзифов? Во први зори*
*тој орач беше на пуста*

така натака. Е, а самиот избор на базата веќе претполага цел ред еднакви решенија натаму, во изборот на цртите на литературниот јазик. Плус, ние имаме еден развиток, да речеме, ако се работи за правописот, што нé води назад докај Цинот, од кога почна еден процес на модернизација на правописот. Тој процес е постепен. Мисирков прави голем чекор напред во поглед на таа модернизација на правописот. Сето тоа е еден напластен опит. И други фактори тука дејствуваат. И, се разбира, и тој развиток мораше да дојде до израз во периодот на дефинитивното оформување на македонскиот литературен јазик, а кога се работеше за основите на кои ќе биде поставен неговиот правопис и неговиот азбучен систем.

**Андреевски:** ***Значи, сепак, еден континуиран тек. И тој си имал една своја кохезиона матица...***

**Конески:** Па, да, не мора да има... Гледате, на пример, Цане. На пример, Жинзифов, јас сега скоро го читав, не знае за Крчовски и за Пејчиновиќ. Но, тоа не значи дека не знаел неговиот претходник, Цинот. И дека можеби посредно и тој не примил нешто и без да има непосреден допир со нивните книги, дека не примил нешто од нив. Патиштата по кои се развива еден историски процес и во областа на културата се многу различни, честопати невидливи. Во ситуации кога нема еден изразит континуитет, а тоа е нашата ситуација, тие, како да кажам, странични патишта, добиваат во својата важност.

**Андреевски:** ***Во тие денови можеби и за Пулески не сте знаеле. Јас претпоставувам затоа што не го искористувате неговото становиште во она свое предавање...***

**Конески:** Неговите текстови беа тешко достапни. Требаше во некои библиотеки да ги бара човек и јас...

**Андреевски:** ***А знаевте за него?***

**Конески:** Па, јас мислам дека сум знаел. Ако не по друго, по тоа што Белиќ го користи неговиот материјал во онаа своја студија за галичкиот дијалект. А јас ја имав и ја познавав таа студија на Белиќ. Меѓутоа, подоцна јас сум го читал, текстовите на Пулевски сум ги читал подоцна. Веќе 1948 година јас пишував за него во онаа книшка за македонските учебници во деветнаесеттиот век.

**Андреевски:** ***Ако сакате, би било интересно - кај запнуваше при оформувањето на азбуката? На кои пунктови беа дилемите?***

**Конески:** Најважното колебање беше како да се одбележат меките консонанти. За Љ и Њ сите се согласуваа дека треба да се земат овие букви што ги имаме денеска. Тука немаше дилема. Меѓутоа, имаше дилема околу означувањето на Ќ и Ѓ. И тука, јас во прво време бев за тоа да се земат оние букви што ги викаме обично српски. Додека други не се согласуваа со тоа. Јас се определив за тие букви, не поради некаков стремеж да биде нашата азбука поблиска до српската. Тој мој избор беше направен порано лично за самиот мене. Ако се земат моите нотеси од војната, ќе се види дека јас не секогаш сум мислел дека тие букви треба да се земат. Ами има К со мал ер зад него, Г со мал ер. Има К со капичка над него. Пример за тоа земав од старословенските споменици. Бидејќи во старословенските споменици е тоа знак за обележување на мекоста. Се колебав во обележувањето на Ѕ. Едно време Ѕ го пишував со З па горе како оној знак што во латиницата се пишува над Ч и Ж. И, кога ја пишував таа своја граматика во Прилеп, за која говоревме, по сите тие колебања во мене надвладеа уверувањето дека од практична гледна точка, затоа што изразити буквите, а сите други комбинации имаат мана што визуелно се мешаат со К и Г, јас решив да се определам за тој избор. Меѓутоа, тој избор јас не го направив без да земам предвид еден историски факт. А имено, претходно, читајќи стари наши текстови од осумнаесеттиот век, од почетокот на деветнаесеттиот век јас видов дека слич-

ни букви се употребувале. На пример, во кодикот на Трескавечкиот манастир, па кај Пејчиновиќ. И, према тоа, за мене тие не беа српски букви. Меѓутоа, јас наскоро морав да увидам дека јас превидувам една работа. Тука постапував како обичен, да речам, запишувач, фонетичар. А го превидував социолошкиот аспект во однос на изборот на јазичните особености. Јас самиот по својот опит не можев да знам дека можеби во...

**Андреевски:** ***...Кај неинформираните.***

**Конески:** ... кај една многу поширока средина во Македонија тоа други асоцијации побудува, еден таков избор. И, социолошки се сврзува со други реакции. Јас тоа брзо го увидов. Немав доволно опит. И, од тоа се откажав јас. Отстапив. Така што дојде до обележувањето на тие букви со акцент, со Ќ и Ѓ, што веројатно пак беше по мој предлог, затоа што јас знаев дека во лингвистичката транскрипција тоа е обичај, со такви знаци, мекоста да се обележува.

**Андреевски:** ***Околу темниот вокал дали имаше некои дискусии, ставови?***

**Конески:** Не. Во нашата Комисија немаше. Сега, можеби се лажам. Не знам. Во претходната Комисија имало. Но, јас таа работа не ја следев, нели. Ова беше главната дилема. Понекогаш си мислам дека можеби беше добро што тоа се почувствува како невралгична точка бидејќи за многу поважните прашања многу полесно се согласувавме.

**Андреевски:** ***Она за темниот вокал Ве прашав, зашто не само во научните текстови има потреба, туку се чини понекогаш и во обичното пишување. А гледам, во своите трудови, кога сакате да бележите некоја дијалектна особеност, каде има потреба од темниот вокал, Вие го бележите со едно вакво â.***

**Конески:** Да, тоа е потреба... Во тоа е работата што дијалектите имаат многу повеќе гласови, отколку што ние си замислуваме. И, ако одиме по дијалектите ние никогаш азбука не можеме да составиме. За дијалектите ние создаваме транскрипција, пригодна за дијалектите. Исто и за текстовите од минатото. Меѓутоа, по мое мислење, една многу голема грешка ќе се направеше ако се воведеше уште една буква. Еве од која гледна точка. Затоа што, имено, во тој однос луѓето ќе пишуваа â , â. Потребата од обединување и во еден таков момент плус тоа што беа земени за основа централните говори, во кои нема фонема за темен вокал, освен како маргинална во градските говори, го налагаа прифатеното решение.

**Андреевски:** ***А во турцизмите, евентуално?***

**Конески:** Па и во турцизмите често пати се заменува со А. Тие два моменти и плус практиката, ние знаеме дека и Мисирков пишувал така, па тоа не е случајно, па уште и Цинот го испушта еровиот вокал при Р, сето тоа мислам водеше до едно вакво, навистина рационално решение.

**Андреевски:** ***Овој ваш аргумент има длабока научна основа и мислам придонесува за еден почист однос, т.е. не дава можност за забуни, а исто придонесува полесно да се усвојува литературната норма.***

**Конески:** (Се смее) Ви се молам, ъзик ќе пишуваа денеска во практиката. Разбирате. А централните говори, нашата дијалектна основа, не бараше да се оди кон таков симбол. Напротив, ја исклучуваше таа потреба. И тогаш внесувањето на тоа би било, да речеме, барање на нешто што е валидно за другите дијалекти. А тоа значи ерозија на веќе избраната база. Добро, ова се подробности, за кои можеби и не треба да разговараме овде.

**Андреевски:** ***Тие нешта ги има во Вашите трудови и познати се Вашите становишта.***

→

*нива.*
*Па живеј таков и во нас*
*гори,*
*о Жинзифов, ко љубов*
*жива.*

1946. 1953.

## ШЕСТО ДЕТЕ

*Зошто мајка дури сега ми*
*кажа*
*дека била шесто дете?*
*Зокто ли го таела толку*
*години тоа?*
*Можеби не заради тоа*
*што пред неа*
*умреле пет дечиња,*
*можеби заради тоа што*
*по нејзиното раѓање*
*умрела нејзинат амајка.*
*(Знам само дека баба ми*
*била од Дреновци).*
*А како му било на дедо*
*Илија?*
*Тој ја сакал својата*
*единствена ќерка.*
*Тој велел: збирајте полози,*
*дечиња,*
*ќе ви купам опинчиња,*
*а мислел на неа.*
*Тој велел: пејте песна,*
*дечиња,*
*дури ги врзувам снопјето,*
*да ни биде весела нивата,*
*а мислел на радоста на*
*својата единствена ќерка.*
*И тоа било убавина.*

*Така ѝ се родив на мајка*
*јас, вели Цепенков.*

## КОЧО РАЦИН

*Од сонце, вода и од пот се*
*зачна*
*на таа песна звукот*
*скрит и таен,*
*музиката намугри по ноќ*

→

*мрачна*
*и зборот толку свој и*
*толку знаен.*

*А тоа сонце е припек на*
*пладне*
*над аргати што тутунот*
*ги чека,*
*и нема сенка од негде да*
*падне,*
*за капка вода утробата*
*пека.*

*А таа вода е бистра и*
*ладна,*
*а привкусот на та пот е*
*горок,*
*и со тој привкус од*
*душата страдна*

*се роди песна против гнет*
*и порок*
*и збор се зачу на закана*
*задна,*
*а гласот беше на тргичен*
*пророк.*

## СМРТНА ПЕСНА

Посветена на Н. Вапцаров

*Да те изнесат надвор*
*во стресен, истинат мрак -*
*дош тура засилен надвор*
*и нешто шуми надвор*
*во стресен, истинат мрак.*

*Мирно да поминеш сам*
*пред окрвавено зло,*
*ако си спомниш зло,*
*ако си спомниш нешто*
*веднаш заборај го.*

*Умира секој вик*
*нечуен в темнина*
*и твојот смртен вик*
*нечуен загина.*

## ДАНТЕ

*Во средината на својот*
*живот - рече Данте -*
*влегов во една мрачна*
*шума*
*и - додаде - веќе не излегов*

**Конески:** Ги има. Сигурно. Но, има и други работи, Цане, што јас ги чувам за случај некој многу паметен да се покаже. Има некои што ја знаат историјата од тоа како се расправа на кафански маси. Но, не ја знаат како била вистински.

**Андреевски:** ***Мислам дека во овие искажувања би требало да има и нешто што не е толку познато...***

**Конески:** Извинете. Не мора да сé каже. Затоа што не е сé важно. Не е сé важно. Јас би имал, на пример, да кажам нешто и за Кочо Рацин. Мислам, што сум чул, како мислесле за него, што мислеле. Тоа не го кажувам, затоа што мислам дека е тоа, дека би било недостојно од моја страна, јас некаква случајност таму да ја потенцирам. Не може тоа. Гледајте, да Ви кажам јас. Треба да има едно здраво разбирање за тоа - што е историско валидно, а што е ирелевантно. Историски валидно е што Венко Марковски, на пример, е прв потпишан на македонскиот правопис. А јас, ако треба, ќе кажам дека тој не беше првиот што му се понуди да го потпише. Потпишуваа други, па имаше празно место и тој горе потпиша. А после стана негатор на својот сопствен јазик. Ова, историски е валидно, што тој го потпиша, а ова сето е, ова што сега јас расправам, тоа сето е анегдота. И, тоа нема никаква историска валидност. Историска валидност е тоа што тој учествуваше во таа Комисија. Мене никој не ме принуди јас да учествувам во првата комисија. А после измислуваат фабули. (Се смее). Меѓутоа, јас гледам на сето тоа, на сите тие прашања, не како пљампач, ами како историчар. Ова е важно, нели.

**Андреевски:** ***Па Вие самите кажувате сега дека сте отстапиле од извесни свои стојалишта. Но бидејќи некои работи досега не сте ги изнеле...***

**Конески:** Не. Не. Друго е јас да пишувам мемоари. А овој разговор има таков карактер што треба да води сметка за историската димензија.

**Андреевски:** ***Добро. Да не се мисли дека сé одело така мазно. Имало, Уште во почетокот, судири, спротивставувања. Што е логично, зашто прв пат се прави договор за тие суштински прашања...***

**Конески:** Тоа и говори дека дискусијата била слободна. А кој кого можел да го натера да потпише?!

**Андреевски:** ***Но, сепак се експлоатира темата, особено од страна на источните соседи, дека по диктат на Белград, сме правеле азбука и правопис.***

**Конески:** Тоа е исмислица. Тоа е совршена измислица. Мене ми е познато дека никаков диктат немало.

**Андреевски:** ***Вие ова и го имате веќе кажано ...***

**Конески:** А, од друга страна, не само мене. Јас не бев сам. Ние бевме комисија. Живи се луѓето. Нека одат, нека ги прашаат дали имало диктат. И во која форма се изразил тој диктат. Па, ние се боревме за тоа, самостојно да го решиме тоа прашање и ние така и го решивме. А, дали некој ќе вели поинаку, тоа е негова работа. Дали некој тука ќе ни признава заслуги или не, тоа ми е мене малку важно. Јас никаква, никаква тука заслуга не барам за себе. Нити е тоа за мене важно. Јас сум професор и сум писател. Јас имам текстови и мене ќе ме судат потоа. Ако некој мисли дека јас многу држам до тоа што во 1945 година сум се нашол во ситуација нешто да помогнам околу решавањето на јазичните прашања кај нас, многу се лаже.(Се смее). Јас воопшто не мислам дека за мене се врзани некои историски заслуги. Ниti чувствувам потреба за тоа, нити ми е тоа потребно. На кого што му е потребно, нека го бара тоа. Но, ќе кажам. Моите заслуги се содржат во текстовите што сум ги напишал, во тоа што сум бил професор, нели, сум воспитувал генерации.

**Андреевски:** ***Во граматиката, во историјата на јазикот.***

**Конески:** Така де. И тоа сето е оценувано. И позитивно, и критички, и негативно, и откажувано, и така натака. Тоа си е сé во ред. Само, со ова што го кажувам, сакам да го изразам своето лично чувствување спрема тие работи. Нека биде јасно дека јас можеби немам апарат за тоа, не сум мислел дека некаква историска улога имам.

**Андреевски:** ***Тие настани после стануваа историски. Прв роман, прв пат официјално усвоени азбука и правопис, и така натаму. Но, да одиме потаму. Вие отидовте за лектор во Македонскиот народен театар. Кажувате дека сте се грижеле и за репертоарот, еден вид драматург сте биле.***

**Конески:** Да. Да.

**Андреевски:** ***Па станало и свечено отворање на театарот со претстава. Само, тука кратко време сте биле, веројатно.***

**Конески:** Да. На кратко време. Јас го преведов „Платон Кречет". Тоа беше онаа претстава со која се отвори театарот. Потоа бев во Агитпроп, па во Министеството за просвета.

**Андреевски:** ***После Театарот бевте во Агитпром?***

**Конески:** Да. Така нешто. Или, едновремено. Имаше едно кратко време. После во Министерството за просвета. И тоа до 1946 година, до декември, кога се отвори Филозофскиот факултет, каде што својот раотен век го минав. На крајот на 1944 година „Остен" го издадовме. Издадовме два броја. Јас бев во редакцијата. Таму има мои текстови без потпис, и во поезија и во проза. Почнавме веќе 1945 година да се организираме. Во февруари, мислам во издание на „Остен" излезе таа книшка „Гладна кокошка просо сонуе". Јас го имав тој настап на Народниот универзитет во Скопје.

**Андреевски:** ***Тоа било на 26 мај 1945 година. Тоа е денот на одржувањето на Вашето предавање, што после беше објавено во книшката „Македонската литература и македонскиот литературен јазик".***

**Конески:** Да. После почнавме да се интерсираме за организирање на уметничкиот живот. Знам дека прво формиравме Друштво на писателите и уметниците. Тоа беше заедничко Друштво. Јас знам дека го правев статутот на тоа Друштво. Еден краток статут. Па, есента 1945 година почна да излегува „Нов ден", списание, како орган на тоа Друштво. Два броја излегоа таа година. И тоа беше веќе наше вклучување во литературата. И мое вклучување. Излезе поемата „Мостот". При крајот на таа година или есента, исто излезе и мојата збирка на македонски народни песни. Тоа е антологија на Македонската лирика. Во „Нов ден" објавив и статии за македонската литература. Исто и за јазикот.

**Андреевски:** ***Друштвото на уметниците, постоеше кратко време, после се пристапи кон формирање на Друштвото на писателите на Македонија. Како се одвиваше таа активност?***

**Конески:** Во 1946 година веќе се пристапи кон образување на Сојузот на писателите на Југославија. Тогаш беше одржан и прввиот конгрес. Пред конгресот требаше да се формираат републичките друштва на писателите. Но, составот на друштвата подлежеше на една претходна, така да кажам, санкција на тој централен, иницијативен одбор за формирање на Сојузот на писателите на Југославија, со седиште во Белград. Иво Андриќ беше ангажиран во тој одбор. Потоа, се сеќавам Исидора Секулиќ. Главен фактор беше Радован Зоговиќ, како претставник на Агитпроп на ЦК. Имаше учесници, претставници од сите републики. Од Македонија бев јас.

**Андреевски:** ***Како се вршеше зачленувањето на писателите во друштвата, односно во Сојузот?***

**Конески:** Ние од Македонија предложивме осум членови и двајца кандидати. Тоа беше првата јатка.

→

*до денешен ден.*
*И еве сега*
*минат е прагот,*
*а сé уште чекам некаков*
*пресвртен миг,*
*душевна обнова.*
*Никаков одговор не даде*
*мојот живот,*
*и духот како птица во*
*кафез*
*удира со криљата во*
*железните решетки,*
*целиот збунет и беспо*
*мошен.*
*Дали да се предадам на*
*заборав,*
*себеуништување,*
*поматена свест?*
*Или да се исправам барајќи*
*опора*
*во светлата и болна, горка*
*јасност?*
*Заблудан, по не знам кој*
*пат*
*јас треба да полагам*
*сметка,*
*а кому,*
*како*
*да се обратам*
*јас што како на јаве*
*ги минав сите кругови на*
*пеколот?*

*Тогаш се чу глас:*
*човече, побарај уште*
*малку свежест*
*во почвата на својата*
*душа.*
*Не предавај се!*

## НА ГРОБОТ НА ПОЛ ЕЛИЈАР

*Никој не ги сеел овие тем*
*janушки на гробов,*
*тие се сами изникнати.*
*Никој не го длабел овој*
*прост натпис,*
*тој сам се втиснал во*
*каменот.*
*Грга однекаде во*
*светлината*
*грлен шепот на страсни*
*зборови.*

→

## ТРАВНИК
(Во родната куќа на
Иво Андриќ)

*Целиот овој град,*
*со рекаta,*
*со планините,*
*се сели во приказна,*
*како исмислен,*
*сега штом ќе помислам*
*колку е нереално за нас*
*зайраво,*
*како да било измислено,*
*она детство*
*што ни го прикажуваат*
*овде.*

## ПОЛН ЦИКЛУС
Варијација на една песна на
турскиот поет Фазил Хисни
Дагларџа

*Подруго беше дури уште*
*бевме четворица:*
*Младоста, Љубовта,*
*Смртта и Јас.*

*После останавме тројца:*
*Љубовта, Смртта и Јас.*

*А сега сме, еве, само двајца*
*лице в лице:*
*Смртта и Јас.*

*Отпрвин*
*таа држеше сосем скромно*
*место,*
*Смртта.*
*Сега повасува,*
*за да не остане на крајот*
*ниеден*
*од четворицата.*

## МАКЕДОНСКИ ПОЕТИ

*Каква судбина!*
*Да ти се чини дека правиш*
*најзалудна работа на*
*светов.*
*А сепак Рацин и Вапцаров*
*како два силни бора*

Тој наш предлог беше продискутиран и беше усвоен од организациониот одбор. Всушност, за секој човек посебно се расправаше таму, мислам на сите писатели на Југославија. И се решаваше дали да биде примен или не во Сојузот на писателите, а тоа автоматски значеше дали да биде примен или не во Сојузот на писателите, а тоа автоматски значеше дали треба да влезе во составот на своето републичко друштво.

**Андреевски:** ***Таа процедура важеше за сите, и за веќе афирмирани писатели?***

**Конески:** За сите. Имаше посебна дискусија, се сеќавам на пример, дури и за Тин Ујевиќ, со оглед на некои работи што му ги замераа. Дури тој не беше од политички причини ни примен во Сојузот на писателите на Југославија. Тогаш, во првиот момент. За секој човек посебно се дискутираше.

**Андреевски:** ***Па, тоа било голема работа, со оглед на бројното членство во Сојузот.***

**Конески:** Имаше повеќе состаноци. Освен тоа имаше референти од републичките и прифаќањето на некои предлози одеше брзо. А имаше некои случаи, каде што се јавуваа дилеми, разногласности.

**Андреевски:** ***Тој избор на членовите можеби за другите републики бил полесна работа, бидејќи таму имало веќе и афирмирани автори?***

**Конески:** Јасно. Ние немавме афирмирани автори. Меѓутоа, ние логично, требаше да бидеме вклучени во структурата на Сојузот на писателите. И се направи, по мое мислење, она што беше можно и колку што беше можно, да бидеме и ние, барем за почетокот претставени, сепак на еден прифатлив и достоен начин. Затоа не се одеше кон голем број на членови во составот на нашето Друштво. Но, се избраа луѓе што на некој начин барем со своите први работи ветуваа дека ќе придонесат нешто за македонската литература. Тоа и се потврди натаму.

**Андреевски:** ***Вие бевте прв претседател на Друштвото на писателите на Македонија.***

**Конески:** Да, Јас бев тогаш негов претседател. И, нашата делегација учествуваше и на првиот конгрес на Сојузот на писателите на Југославија во Белград. Можам да ви кажам дека не ми беше лесна таа задача. Јас бев млад човек. Второ, неафирмиран. Почетник. И одеднаш требаше да се најдам во кругот на така истакнати писатели, како оние што ги споменав во тој одбор. Еден голем психички напор требаше да издржам за да го најдам своето место, да го определам за самиот себеси своето место во тој круг. Јас не сум го доживувал така лесно тоа. Тој психички напор ми беше тежок. Јас сфаќав дека, така да кажам, се мешам во една работа /се смее/ до која уште не сум...

**Андреевски:** ***За која уште немате покритие.***

**Конески:** (Се смее). Но, барем во тоа бев сигурен, не си вообразував дека нешто значам. И, веројатно, тоа ми помагаше да се поставам добро и некако тоа создавање на нашето друштво да оди на поелегантен начин, да се сфати како нешто нормално, а да не придобива некои признаци на претенциозност, на самопрогласување. Во секој случај, многу пати во животот јас сум бил во таква ситуација.

**Андреевски:** ***Кои беа првите работи на Друштвото на писателите на Македонија? Дали се сеќавате? Во што се состоеше неговата активност?***

**Конески:** Тогашните форми беа доста интересни. Една од формите беше одржување на неделните состаноци, на кои членовите, па и други луѓе, читаа свои творби. Се отвораше дискусија, се расправаше по тие текстови. Имаше понекогаш и доста бурни дискусии, спротивставување на гледишта. Освен тоа

*што на атмосферата?*

**Конески:** Се сеќавам, само, мислам не би имало потреба сега баш да изделувам некој посебен пример. На крајот на краиштата можам една работа да ви соопштам, вака, како илустрација за таа наша дејност. А таа има и една мала комична страна. Имено, кога се одржа прва изложба на Друштвото на ликовните уметници на Македонија, ние, еден состав на Друштвото одржавме состанок на кој ги изнесовме своите впечатоци од таа изложба, сметајќи дека е тоа потребно да се направи, бидејќи немавме подготвен ликовен критичар. И со колективен ум, така да кажам, дојдовме до некое мислење, па после некој зеде на себе и да го формулира тоа наше становиште.

*шумат*
*и пак е*
*сé*
*со човечка смисла*
*исполнето.*

### *ПРЕТЕЧА*

*Јас одам околу,*
*Тој што ќе дојде по мене*
*ќе оди право.*
*Јас говорам општо за*
*состојбите.*
*Тој ќе ги именува самите*
*носители!*
*Јас фрлам клетва,*
*тој вади меч*
*и кастри со сор.*
*Сепак јас сум тој*
*што го подготвува*
*неговиот збор!*

понекогаш се избраа теми за кои се водеше расправа. А натаму идеа читања, како и денеска, книжевните читања. Имаше контакти со други друштва, соработка, прифаќање на писатели гости. Било од Југославија, било од странство. Почнаа да идат и писатели од странство кај нас. Ние доста брзо го решивме прашањето за сместување на Друштвото. Во 1948 година ние ја наследивме зградата што тогаш му беше доделена на Друштвото за соработка меѓу Македонија и СССР. Тоа е истава зграда. Тогаш беше мала. После таа беше доградувана. И, имавме тогаш, понекогаш и поишроки состаноци. Едно време имавме и некаква поширока програма, од поширок културен карактер, што се одвиваше во просториите на друштвото, каде што се отвори и клуб. Клубот стана една форма за собирање не само на писатели, ами на сите уметници, па тогаш имаше случаи на настапи на музичари, било со предавање, било со некоја изведба на певци и слично.

**Андреевски:** ***Се сеќавате ли конкретно на некој разговор околу некое литературно дело, воопшто на атмосферата?***

**Андреевски:** ***Тоа беше објавено некаде?***

**Конески:** Да. Во „Нова Македонија". Тоа беше отпечатено под индивидуален потпис, а не како...

**Андреевски:** ***Кој се потпиша?***

**Конески:** Ако се сеќавам добро - Киро Хаџивасилев, којшто не беше член на друштвото, но соработуваше блиску.

**Андреевски:** ***Кои идеи струеја најмногу, со што ви беше мислата преокупирана, на сите членови на друштвото во тоа време?***

**Конески:** Јас не можам сега за сé да се сетам, ниту ова што ќе го кажам треба да го земете како нешто сосем сигурно и прецизно формулирано. Имаше и конкретни поводи. На пример, еден конкретен повод за расмислување беа подготовките за одржувањето на првиот конгрес на Сојузот на писателите на Југославија. Ние требаше да дискутираме како ќе настапиме таму. Кој ќе настапи. Со какви теми? Инаку доминираше тогаш поетиката на социјалистичкиот реализирам и ониe се стремевме да ја популаризираме. Нашите судови доста зависеа од она што го изискуваше таа поетика.

**Андреевски:** ***Со каков впечаток останавте од тој прв конгрес, што се одржа во 1946 година во Белград. Кои прашања доминираа? Кој од македонските писатели настапи таму?***

**Конески:** Сé што паметам тоа е онаа атмосфера во Коларчевиот универзитет.Имаше реферати, имаше учество во дискусијата, настапуваа различни луѓе. Но, право да ви кажам, јас и немав тогаш вистинска претстава за тоа што значи конгрес. Имам едно незгодно својство да сум многу слаб слушател на такви конгреси, собирања, симпозиуми. Дури постоа постепено свикнував на конгресите. Повеќе ме интересираше контактот, во паузите, со луѓето, запознавањето, отколку она што таму се кажуваше. Што мо-

жело да се кажува? Па, се знаат идеите што тогаш доминираа во однос на литературата. Знам дека главен збор во организирањето на конгресот, не во самите настапи, водеше тогаш Радован Зоговиќ. Знам дека од нашите, од Македонија, настапи Венко Марковски. Неговиот текст е печатен во „Нов ден“. Може да се види за што говорел. Едисинтвено се сеќавам дека тој негов настап беше базиран на становиштата на Тодор Павлов во неговата теорија на искуството.

**Андреевски:** ***А веројатно за вториот конгрес што се одржа во 1952-та во Љубљана се сеќавате повеќе, бидејќи тој беше поатрактивен. Долго потоа се спомнуваше настапот на Крлежа. А и воопшто, беше дојдено време кога идеолошкиот мраз попушташе...***

**Конески:** И за вториот конгрес можам да го кажам истото, дека баш многу до мојата свест не допреле со својата исклучителна важност тие пораки што ги споменавте. Повеќе паметам сцени од нашето патување во возот. А на самиот конгрес во Љубљана, сигурно дека она што го говореше Крлежа, остави впечаток. Меѓутоа, мене становиштето на Крлежа ми беше познато и од порано, бидејќи јас уште пред војната ги следев неговите текстови по списанијата „Данас“ и „Печат“. Ја следев неговата полемика. И, право да ви кажам, тој момент за мене лично не беше којзнае како длабоко доживување. Повеќе паметам една сцена што се одигра тогаш. Милан Богдановиќ претседаваше на една сесија на конгресот и доби збор Станислав Шимиќ, критичар од Загреб, брат на Бранко Шимиќ, големиот поет. И, изгледа дека на Милана не му се допаднаа становиштата што ги изнесуваше Шимиќ и му упадна. И приближно рече дека него го чуди како можат такви идеи уште и во ова време да живеат. А тогаш, Станко Шимиќ, којшто беше жив, ситен човек, како агресивно петле, да кажам, му се сврти од говорницата накај него и му рече: „Дури сум јас жив и тие идеи ќе живеат“. Нели е ова еден убав пример за тоа дека духот не може лесно да се потчини и да се вкалапи. Ете, тој момент повеќе ќе го паметам, отколку рефератот на Крлежа. Јас се извинувам, ама веќе реков како ги доживувам сите тие собири. Тоа зависи, веројатно, од мојата природа. Уште како ученик, иако бев многу мирен кога седев во клупата и оставав впечаток дека слушам, јас, заправо, ништо не следев од она што го кажуваа професорите. Сѐ минеше покрај мене и бев како исклучен од училната.

**Андреевски:** ***Но, штом сме во тоа време и во темите на тоа време, би Ве молел за еден краток одговор. Каков беше вашиот однос спрема литературните конфронтации? Или, како сега гледате на тие бурни полемики?***

**Конески:** Мене тој шум ми пречеше. Јас бев уверен дека некои моменти надвор од литературата, па и моменти лични, играат поголема улога во таа конфронтација, отколку вистинските прашања на литературата, на литературната теорија, околу кои може да се делат мислењата на луѓето. Тоа го мислев и тогаш. За потврда на тоа може да ја земете мојата статија „За македонската литература“, излезена во „Политика“ мислам 1956 година.

**Андреевски:** ***А после препечатена во Вашата книга „Ликови и теми“.***

**Конески:** Да, јас ја препечатувам во своите комплети. Таму може попрецизно да се види моето изнесено мислење за тоа - во македонската ситуација што значи реално модернизмот и реализмот. Изнесувам едно свое гледиште дека е посебна ситуацијата во литературата што допрва се создава. И дека за таа ситуација, поделбите што важат во други некои средини, имаат поинакво значење.

**Андреевски:** ***Писателите сé уште не беа до толку издиференцирани на творечки план, за да имаат и наполно издиференцирани теоретски становишта, какви всушност однапред застапуваа.***

**Конески:** Па, не беше нашата литература дојдена до тој степен на својот развиток за да може реално да се поставаат некои конфронтации. Ние имавме други задачи.

**Андреевски:** ***Главната карактеристика на дотогашниот наш литературен развој Вие ја означивте, мислам, со она чувство за полифоничноста на нашиот уметнички јазик...***

**Конески:** Точно. Ние имавме други дневни задачи. Јас инсистирам во таа своја статија на согледувањето на тие наши специфични задачи. И, за мене, вклучувањето во тие расправии беше до некаде механичко а не природно вклучување, што би се базирало на нашата реална ситуација во книжевната дејност и во книжевниот живот.

**Андреевски:** ***Вие директно не се вклучивте. Зошто?***

**Конески:** Не се вклучив поради тоа. Не гледав потреба. Јас во својата статија истакнав дека некои што се декларираа за реалисти, најуспешни свои текстови напишаа на модернистички начин. А некои модернисти, обратно, беа најуспешни применувајќи ја реалистичната постапка. На што се сведуваат тогаш тие кконфронтирања? Само на извесни декларации, а за литературата не се важни манифестите, нити декларациите, нити објавените становишта, а е важен книжевниот резултат.

**Андреевски:** ***Добро, објаснението сепак можеби лежи во барањето на поголема слобода за творецот? Да не се спречува ниедна творечка постапка?***

**Конески:** Па, до тоа се дојде. Не? Таа слобода, макар до некоја мера, ја имавме. А сé натаму што беше, требаше да покаже некаков резултат. А знаеме како се постигнати резултатите во литературата. Тие треба да бидат конкретни. А не зависат тие од некоја веќе дадена апстрактна слобода или слобода дадена во правна смисла.◆

*Студија: Блаже Конески*

# ОХРИДСКА КНИЖОВНА ШКОЛА

Уште од времето кога Јозеф Добровски прашањето за почетоците на словенската писменост останува едно од централните прашања на словенската филологија. Со трудот на многубројни научници-слависти разјаснети се веќе ред битни моменти во врска со дејноста на Кирила и Методија, која уроди со таков резултат какo што е создавањето на првиот литературен словенски јазик. Поодамна е изјаснето, на пример, прашањето за народната основа на старословенскиот јазик: „Панонската“ теорија за неговото потекло е конечно отфрлена, а се установи дека, вон од секакво сомнение, старословенскиот јазик е заснован врз јужномакедонскиот говор. Денеска е јасно определен и карактерот на тој јазик имено како на јазик литературен, кој во текот на времето придобил одредена нормираност, се употребувал како таков меѓу Словените на опширна територија, па како и секој јазик литературен, обработен, не бидува да се идентификува наполно со својата народна основа. Ако и не во сите подробности, но во битното, можеме да сметаме дека е решено и прашањето за опсегот на книжевно-преводачката дејност на самите солунски браќа и нивните непосредни ученици. Дадена е оценка за квалитетот на нивниот превод, во кој е изразена не само теолошко-филозофска ерудиција, не само филолошка подготовка, ами и едно живо чувство за стилските и емоционалните можности на словенскиот јазик кој допрва требало да се утврдува како литературен. Во поново време сé повеќе интерес побудуваат проблемите сврзани со односот на кирилометодиевскиот превод спрема различните грчки редакции на Светото Писмо, како и проблемите сврзани со натамошната судбина на тој превод, кој во текот на времето подлегнувал било на частична било и на поосновна ревизија во извесни словенски црковни средини. И во овој поглед е направен виден чекор напред.

Но иако е извршена огромна работа во изучувањето на најстарата словенска писменост, иако се постигнати и многу значајни резултати во тоа изучување, сé уште ред прашања остануваат отворени, па се случува и така да бидат оспорувани, со повеќе или помалку право, и некои од заклучоците, што можеа да се чинат дефинитивни. Ништо чудно нема во тоа, кога се знае дека нашиот интерес е многу разностран, за да може да се задржи во рамките на обележени од оние и инаку скудни изворни податоци што нé информираат за споменатата епоха.

Ќе се задржиме само на еден пример на такво ревидирање на веќе скоро општо примени заклучоци, и не случајно токму на него, зашто тој пример нé приближува направо кон нашата тема.

Денеска е веќе општо место во учебниците по старословенскиот јазик дека од двете словенски азбуки - глаголицата е постарата, дека е таа азбуката составена од Константина-Кирила. Не поставувајќи го под сомнение тоа дека Кирил е создател на глаголицата, бугарскиот литературен историчар Емил Георгиев се обиде во неколку свои работи да докаже дека сепак кирилицата е постара од глаголицата и дека таа се употребувала во бугарската држава значително пред да биде составена глаголицата во врска со Панонската мисија на Кирила и Методија.[1] Создавањето на кирилицата Георгиев го замислува како еден процес на постепено приспособување на грчкото писмо за потребите на словенската писменост, т.е. тој го претполага и во овој случај патот на создавањето на една азбука што ни е претставен во развојот на писмото скоро кај сите европски народи. Живејќи во непосреден контакт со Грците па и во границите на една држава Словените го усвојувале грчкото писмо и почнувале да се служат со него за бележење на својата реч. Ништо чудно нема навистина во една ваква претпоставка. Впрочем таа се посведочува и со директното сведоштво на монах Храбар, кој во својата апологија соопштува дека Словените, примајќи го христијанството, се служеле „многу години“ со латински и грчки букви, сé дури Константин Филозоф не им создал азбука.

На една сосем аналогна состојба кај нас ние можеме да укажеме и во ново време. Уште длабоко во 19 век, особено во Јужна Македонија, каде што кирилицата беше заборавена, имаме пишување на народен македонски јазик со грчка азбука. Цела една мала книжнина ни е останата оттогаш, фиксирана со таа азбука; па знаеме, да го истакнеме само најјаркиот факт, дека и зборникот на браќата Миладиновци бил првобитно пишуван со грчко писмо.

Да примиме слично нешто и за 9 век, особено кога располагаме со искажувањето на Храбар, е работата сосем разбирлива. Некаква словенска писменост, секако скромна по размери, предавана со помош на грчкото писмо, суштествувала, значи, и во времето пред Кирил и Методија. Очевиден факт е и тоа дека кирилицата е произлезена од грчкото уставно писмо, со негово приспособување за целите на обележување на словенскиот изговор.

Меѓутоа, Георгиев оди и подалеку, кога тврди дека кирилицата била и како осмислен азбучен систем установена пред да се создаде глаголицата, што значи дека во неа биле изработени и посебните црти за обележување на специфично словенските гласови, што ги нема во грчкиот јазик. Георгиев се труди да докаже дека обратно на она што се смета досега за вистинито, составот на кирилицата извршил влијание врз онаа азбука што ја создал Кирил, т.е. врз глаголицата. Знаците кои се сосем блиски во двете словенски азбуки тој ги смета за пренесени од кирилицата во глаголицата.

Ова домислување, а тоа ја содржи јатката на тезата на Георгиев, навистина тешко може да биде примено. Тоа би значело да допуштиме дека веќе пред Кирила некој човек или некоја група луѓе во Бугарија постигнале да создадат една азбука превосходно фонетски осмислена,

→

користејќи за обележување на извесни словенски гласови и букви прземени од некои источни азбуки. Но извршувањето на еден таков потфат, ни малку лесен, би претполагало навистина повисок степен на културниот развиток на Словените во бугарската држава, отколку што можеме да допуштиме за првата половина на 9 век, кога сé уште процесот на словенизирањето во неа не е завршен, ниту е христијанството официјално примена вера. А едно установување на одреден азбучен систем само по пат на постепено приспособување на туѓа азбука, така да речеме сосем само по себе, едно такво установувањет без конечна свесна интервенција - тешко може да се замисли. Но кој бил тој во бугарската држава во споменатото време што ќе поткрепел еден таков потфат, што ќе го овозможел тоа конечно утврдување на кирилицата како целосен азбучен систем? И ако тоа можело да стане, зар еден таков настан, кој повлијал - како што мисли Георгиев - дури и на создателот на глаголицата, на Кирила, - ќе останел сосем незабележан, без никаков одлглас во современи извори? Черноризец Храбар, кој споменува дури за тоа дека Словените, уште непокрстени, се служеле со рески и црти а попосле со грчко и латинско писмо, - ништо не знае за едно такво установување на словенската азбука пред Кирила. Тешко да имало во тогашната бугарска држава луѓе со такво умеење и со таков авторитет што да можат да ја установат конечно првата Словенска азбука. Самиот Георгиев во најновата своја работа посветена на ова прашање го истакнува познатиот факт дека кнез Борис, по покрстувањето на Бугарите во 865 година, се обраќал на различни страни, дури и до Лудвика Немски, да му се пратат способни учители на христијанската вера. „За копнежот на Бориса, да има образовани луѓе Словени - проповедници и учители - вели Георгиев - сведочи изрично опширното житие на Климента“.[2] Меѓутоа, нели поставуваат овие факти и едно прашање во ваков вид: веројатно ли е, при една таква културна состојба во времето на покрстувањето, при такво немање на свои истакнати црковни и културни дејци, веќе пред тоа време да се установи една навистина длабоко обмислена фонетска азбука во Бугарија? Одговорот ќе биде секако најблизок до вистината, ако биде негативен.

Итака, како податоците од историските извори со кои располагаме, така и извесни разлози од родот на поопшти логички заклучувања, - нé нагонат да го задржиме, и по најновата ревизија на ова прашање од страна на Е. Георгиев, - општоусвоениот поглед дека глаголицата е првата установена словенска азбука, во сé пригодена кон бележењето на словенската реч, и дека кирилицата малку подоцна била конечно оформена како таков целосен азбучен систем. Тоа конечно установување на кирилицата не минало без едно решително влијание од страна на глаголицата. Како што е познато, двете азбуки внатрешно претставуваат еден систем, тие се генетички сврзани - во таква смисла што азбуката на Константина-Кирила оставила свој отпечаток и врз конечниот склоп на кирилицата. Сé што се употребувало пред тоа во писменоста на бугарските и македонските Словени се сведувало, значи, на извесно приспособување на грчкото писмо, без „устројство“, без да се достигнал последниот степен - азбуката да стане во сé определен израз на гласовниот состав на јазикот. Ако сакаме и овде да се послужиме со аналогијата со која веќе еднаш се послуживме - можеме да потсетиме на фактот дека и во ново време, и тоа „многу години“, како што би се изразил монах Храбар, се употребуваше во некои наши краишта грчката азбука, без да биде таа конечно устроена спрема гласовниот состав на јазикот, ами на пример со „сигма“ се означуваше и **с** и **ш**, со „зета“ и **з** и **ж**. Нема да згрешиме, ако не претположиме и за 9 век ништо особено повеќе од ова, сé до времето кога кирилицата го добива својот завршен вид, но веќе под влијание на глаголицата.

Но ние би направиле од друга страна грешка, ако не ја согледаме важноста на употребата на грчкото писмо во еден период што ѝ претходел на дејноста на Кирила и Методија, па сé до времето кога преку нивните ученици се затврдува нивното дело во Македонија и Бугарија, а тоа значи до последното десетилетие на 9 век. Во што е таа важност? Неа можеме да ја согледаме во целиот опсег, ако се потсетиме на така брзата победа на кирилицата во Бугарија, па и на дефинитивната нејзина победа во Македонија. Несомнено дека веќе создадениот навик да се пишува со грчка азбука имал решителна улога во тоа што глаголицата останала истисната, а се наложила кирилицата како писмо копирано во својот добар дел спрема грчката азбука. Заслугата на споменатите работи на Е. Георгиев, иако основната нивна теза не е приемлива, се состои сепак во тоа што во нив особено се подвлекува важноста на употребата на грчкото писмо меѓу Словените во бугарската држава.

И уште ова тврдење на Е. Георгиев заслужува посебно внимание. Тој настојува врз тоа дека Преславската книжовна школа, т.е. со други зборови, книжовната работа во центарот на бугарската држава, била утемелена не допрва со идењето на учениците на Кирила и Методија од Моравија, по Методиевата смрт во 885 година, како што обично се мисли, ами пред тоа идење. Така Јоан Егзарх почнал да пишува пред тоа време, без да произлегува од школата на Кирила и Методија. Тој, како што истакнув Е. Георгиев[3] - „само чул“ за книжевното дело на Кирила и Методија. „Оние шеесет (книги) ги беше правел веќе Методиј, како што чув...“ - вели Јоан Егзарх во прологот кон преводот на богословието на Јоан Дамаскин. Исто така Е. Георгиев го привлекува во прилог на тврдењето за тоа дека основите на Преславската книжовна школа се поставени пред 886 година и фактот, што кога - според житието на Методија - по позив од византискиот император, Методиј дошол со некои свои ученици во Цариград, императорот „задржал од учениците негови еден поп и ѓакон со книги“. Георгиев се домислува дека овие биле задржани, за да бидат испратени во Бугарија кај кнез Бориса, кој како што знаеме се обраќа на различни страни барајќи луѓе подготвени да го шират христијанството во неговата држава. Георгиев дури претполага дека едниот од задржаните Методиеви ученици можел да биде познатиот Константин Преславски, авторот на Азбучната молитва. Се разбира, ова се само претпоставки, на кои не може сепак да им се откаже веројатноста; но како и да било во однос на подробностите, останува сосем приемлива основната мисла: за зародувањето на Преславската книжовна школа веќе пред изгонувањето на учениците на словенските браќа од Моравија.

Самото идење на изгонетите ученици на Кирила и Методија во Борисовата држава претставува настан од голема важност за словенската писменост кај Јужните Словени. Тие го принесоа меѓу нив книжевното дело на солунските браќа и на нивната школа, а освен тоа самите беа високо образовани книжовни работници и способни организатори, и како такви оставија видна трага во развитокот на црковниот и книжовниот живот во Бугарија и Македонија. Но пренесувањето и восприемањето на книжовното наследство на Кирила и Методија постави и едно прашање пред бугарските управници не така лесно за решавање, и од необично голема важност како во културна така и во општо-државна: смисла прашањето за избор на азбуката. Тоа се поставуваше во ваков вид: дали да се усвои глаголицата, како своеобразно словенско писмо, или пак да се прими како официјално едно друго писмо, друга азбука, блиска до грчката, произлезена од самата долгогодишна употреба на грчкото писмо меѓу Словените, сега со потребното конечно „устројство“?

Некако без многу замислување се има создадено едно уверение, искажувано и во учебници по старословенски јазик, дека потиснувањето на глаголицата од страна на кирилицата е извршено спонтано, без потреси, и дека тоа е логичен резултат од фактот што кирилицата била појасна азбука, полесна за усвојување. Но нели се работи овде за една обична предрасуда? По сé искажува дека е прав Николај Дурново кога вели: „Мислењето за поголемата несмасност и сложеност на глаголицата е основана на тоа, што нацртите на глаголицата се сосем различни од оние нацрти на кои ние сме свикнале“.[4] Во најново време се даваат необично позитивни оцени за калиграфските достоинства на глаголицата. Сето тоа говори против споменатото уверение, дека кирилицата надвладала по еден спонтан начин поради своето поголемо совршенство.

Всушност тоа надвладување на кирилицата се должи на одредени историски околности не станало, како што ќе видиме сега, и без одредена државна интервенција. „Решението на прашањето за официјалното бугарско писмо не минало без борба“ - вели Е. Георгиев.[5] Дека ваквите прашања скоро секогаш предизвикуваат извесни натегања и дури потреси, и дека се сврзуваат и со ред други настроенија и намери, не останувајќи само тесно ограничени на планот на писменоста, нам може да ни биде доволно јасно веќе од тоа што го знаеме за азбучните реформи во извесни земји и во новото време.

Па можеме ли да узнаеме нешто повеќе за атмосферата и за историските околности при кои станувал изборот на официјалното писмо во бугарската држава во последните години на 9 век?

Уште во 1903 година познатиот чешки славист Вацлав Вондрак си го постави прашањето - зошто Климент, најистакнатиот ученик на Кирила и Методија, не бил задржан во центарот на бугарската држава, ами се установил во Македонија. „Многу ми е веројатно - вели Вондрак - дека Климент баш поради кирилското писмо, што се заведувало во Источна Бугарија, се уклонил на запад во Македонија, каде што без сомнение господствувал и јазик, што повеќе се доближувал до наречјето уведено од словенските апостоли во црковнословенската писменост.“[6]

Оваа мисла е сосем одредено развиена попосле од страна на рускиот славист Г. Илјински во статијата: Где, когда, кем и с какой целью глаголица была заменена „кириллицей“?[7] Излагањето на Илјински се сведува во главните точки на следното. Во староруските летопис „Повесть временных лет“ како и во преработката на старобугарскиот превод на „Летописец вскоре“ од Никифора, влезена во составот на руските хронографи - се чита дека од покрстувањето на Бугарите до „пръложение книгъ“ минало 30 години, и од седмиот собор 77 години, а од Адама 6406. Според пресметувањето на В. Златарски споменатото „предложение“ било извршено во времето меѓу 1.IX.893 г. и 15.V.894 г. По изразот „преложение книг“ Златарски го разбираше преводот на Св. Писмо, „но не кирилометодиевскиот, ами оној што бил божем извршен или, подобро да се рече, завршен од учениците на Методија во Бугарија:. Тоа „преложение“ станало непосредно по стапувањето на Симеона на бугарскиот престол и било, според Златарски, санкционирано есента 893 г. на народен собор, на кој било објавено и заменувањето на грчките книги во црквата со словенски.

Илјински внесува една важна исправка во толкувањето на споменатото место од летописите кај Златарски, укажувајќи дека зборот кънигъ во старословенската писменост се употребува не само со денешното значење, ами и со значењето - букви. По таков начин се заклучува дека во самиот почеток на Симеоновото владеење не бил направен некаков превод на Св. Писмо на словенски, бидејќи таков веќе постоел, ами било направено „заменување на буквите“. „Очевидно - вели Илјински, - ние имаме овде работа со хронолошката дата на воведувањето на т.н. „кирилско писмо“ на местото на глаголското.“[8]

Илјински истакнува натаму дека би било погрешно да се мисли оти учениците на Методија, кои ги донесле во Бугарија глаголските книги, „предизвикале насекаде само восторг“. Тој потсетува на оној отпор што можел да настане против глаголицата меѓу грчкиот клир во Симеоновата држава, „во рацете на кој се наоѓало тогаш не само управувањето на младата бугарска црква, но и огромниот дел на бугарските храмови“. „А бидејќи - вели тој - готови кадри на словенско духовенство, што би можеле да го заменат грчкото, во тоа време уште немало, па и не можело да има, на Симеона не му останувало ништо друго, освен да му предложи на соборот што го свикал ваков компромис: словенскиот јазик се прогласуваше за официјален јазик како на државата, така и на црквата, но писмото требаше да остане чисто грчко во својата основа.“ Илјински не заборава да го спомне и тоа дека самиот Симеон, како грчки воспитаник, можел да биде особено приврзан кон грчкото писмо. Секако и тоа е еден важен момент но ние треба уште повеќе да укажеме на фактот дека не мала улога играл притоа и веќе создадениот навик на Словените во составот на Симеоновата држава, да пишуваат на свој јазик со грчко писмо. Тој навик секако морал да укаже влијание при решавањето на прашањето за официјалното писмо во бугарската држава.

Конечното устројување на кирилицата во служба на такво официјално писмо можело да се изврши лесно, кога ќе се има предвид дека веќе суштествувала една совршено устроена словенска азбука - глаголица. „Тре-

бало само - вели Илјински - да се најде лице кое владејќи го со исто совршенство и грчкото и глаголското писмо, би се согласило да го земе на себе трудот на реформата на последното по образец и по мерка на првото. Најприродно било да се обрати Симеон со таква порака кон најдаровитиот, најопитниот, најенергичниот и најпросветениот ученик на Методија - кон Климента.“

Судејќи по една вест на пространото житие на Климента, каде што се вели дека Симеон го повикал Климента од Кутмичевица непосредно по своето воцарување - изгледа дека такво обраќање и му било направено на Климента, кој веројатно учествувал и на народниот собор есента 893 година.

Илјински укажува на тоа дека би се очекувало, Климент да го земе местото на главен помошник на Симеона, да биде „негова десна рака во сите негови црковни и културни иницијативи.“ Но такво нешто не станало. Место да остане во Преслав, Климент бидува испратен во најдалечната покраина на бугарската држава. „Овде - вели Илјински - до самата граница на Албанија, специјално за него беше скроена величката епископија... како во Македонија да немало и други епископски катедри, побогати и позначенити. Таа околност го прави назначувањето на Климента во македонската затантеност повеќе слично на малку почетно изгнанство, отколку награда за неговата осумгодишна неуморна служба во полза на словенската просвета. Јасно, дека тој си го навлекол гневот на кнезот. А зошто?“

Одговорот на ова прашање Илјински го наоѓа во отказот на Климента да учествува во составувањето на новата азбука. По претпоставката на Илјински, истото нешто станало и со другиот виден соработник на Методија - со Наума. Како што е познато, Наум бил по идењето од Моравија, задржан во манастирот Пантелејмон кај Преслав, каде што развил жива дејност. Но сега, според зборовите на Илјински - „Симеон бил принуден не само да се откаже од неговите натамошни услуги, но, како што раскажува неговото најстаро житие, го „пусти“ а, всушност го изгнал во еден од најоддалечените „мечешки агли“ на Македонија - на тукушто ослободеното учителско место на Климента.“ Реформаторот на азбуката - според Илјински - Симеон го нашол во лицето на Константина Преславски. Илјински искажува и една интересна претпоставка дека попосле поради мешањето на имињата на Константина - Кирила и Константина Преславски се дошло до тоа, на новата азбука да ѝ се даде името кирилица, иако е Кирил заправо создател на глаголицата.

Така ни се претставени од Илјински перипетиите на борбата околу заменувањето на словенската азбука во крајот на 9 век. Можеби сликата што тој ја оцртува се одликува со поподвлечени штрихи, до колку се однесува до начинот на непосредното реагирање на личностите, и до сето она што со тој начин се сврзува во конкретната животна ситуација, но дека таа слика е во битното близу до полната вистина, ни покажува поарно од сѐ друго натамошното становиште на Климента и Наума. Тие беа создателите на Охридската книжовна школа што се разви во едно силно жариште на словенската писменост. Нивната школа ја пригрна глаголицата, која уште долго ќе се задржи во Македонија, а тој факт е најочевидна потврда за опозиционото становиште на самите нив спрема новата грцизирана азбука, израз на нивното несогласие во овој поглед со културната политика на Симеона.[9]

Но дали имаме и некои искажувања од Климента и Наума, односно на нивната средина, што се некаков одглас на настаните за кои зборуваме? Ни се чини дека можеме да посочиме некои такви искажувања. Во Климентовата похвала на Кирила и Методија се чита еден ваков период, во кој се кажува за словенските браќа дека одејќи и тие по апостолските стапки „ и со ист дух напоени од бога, на истото слово му беа проповедници и нови апостоли, не на туѓа основа своето дело полагајќи го, но одново буквите измислувајќи ги и ги стокмија за нов јазик...“ Коментирајќи го овој текст, Вондрак[10] забележува дека во него појасно одошто било каде се зборува за тоа дека словенското писмо е создадено како ново писмо - а такво писмо можела да биде само глаголицата. Меѓутоа, не се состои само во ова важноста и содржината на приведеното Климентово искажување. На фонот на сето она што станувало во бугарската држава во врска со замената на азбуката, тоа звучи и како една алузија на современите настани. Не е тукутака подвлечено од Климента дека Кирил и Методиј не на туѓа основа своето дело го положиле. Имаме тука едно индиректно префрлање против оние што го прават спротивното, заведувајќи азбука заснована токму на туѓа основа, префрлање против застапниците на кирилицата.[11]

Друг пример на своеобразно реагирање на настаните во врска со замената на азбуката се чини дека дава апологијата на Черноризец Храбар. Пред да минеме на разгледувањето на Храбровото сказание во оваа светлина, ќе укажеме на домислувањето на познатиот чешки славист Милош Вајнгарт дека под псевдонимот „Храбар“ се крие заправо самиот Наум. Се разбира дека не е лесно да се докаже оваа претпоставка, но едно е сепак сосем сигурно, и тоа Вајнгард со право го истакнува: дека идеологијата на монахот Храбар, изразена во неговото сказание, без секакво сомнение укажува на неговата припадност кон Охридската книжовна школа, кон кругот на Климента.[12] Основната идеја на Храбровата апологија е реагирањето против некои настојувања да се омаловажи делото на Кирила. Во епохата во која е таа пишувана, едно такво реагирање не значи само продолжување на борбата против тријазичниците, ами значи и отпор против гркофилската партија, што се домогнувала до определени цели во црковниот живот во Симеоновата држава, па и се наложила во азбучното прашање. Храбар истапува од позициите на убеден глаголаш, азбуката што тој ја заштитува е созадената од Кирила глаголица, на која и самиот пишува. Аргументите против Кириловата азбука, што ги отфрла Храбар, се разбира дека потекнуваат од средината на грчкиот и гркофилскиот клир во самата Симеонова држава, против кој била управена борбата на Климента и на неговите сподвижници.

Тоа што Храбар вели дека словенските писмена уште се „постројуваат“ не може да се однесува на кирилицата, која е наполно друга азбука, ами може единствено да се сфати како доустројување, дотерување на глаголицата. (Зашто е поудобно попосле да се поправа, отколку прво да се создаде - пишува Храбар, а тоа може да кажува

**(продолжува на 58 страница)**

*Есеј*

# ЕДЕН ОПИТ

Блаже Конески

Секој автор, и тогаш кога не е наклонет кон обопштувања, располага со извесни, да ги наречеме, работни погледи за својата уметничка постапка и за својата уметност, или просто речено за својот занает. Самиот јас сум имал можност да се искажувам и писмено за некои прашања од теоретски интерес, но поводите за тоа биле повеќе случајни, - се работеше обично за интервјуа, - и сето тоа носи спорадичен карактер. Со поголемо внимание сум можел да го обработам само прашањето за контактот со оралната поезија во периодот на зародување на една современа поезија (каков што е случајот со македонската) во својата книга „Јазикот на македонската народна поезија“. Меѓутоа, и тие опсервации се ограничуваат, како што се гледа, на еден отсек.

Сега, кога за тоа се јавува потреба, чувствувам колку би ми било тешко, своите размислувања за поезијата да ги прикажам во еден строен систем. Затоа и овој текст нема да се одликува со карактер на чисто теоретско излагање, ами до голема мера тој ќе пренесува само импресии од мојот индивидуален опит и ќе претставува повеќе коментар кон една поезија и кон една авторска биографија. Тој се состои од делови, од кои секој за себе може да се земе како посебна целост.

## ЗА ТРАДИЦИЈАТА И ИНОВАЦИИТЕ

Јас сум роден во едно село близу до градот Прилеп во централна Македонија, во средина што уште живееше под сугестијата на орална поезија и на старите преданија. Легендите, што подоцна ќе најдат обработка и во некои мои текстови, јас не сум ги запознавал од книги, ами сум ги слушал од старите во својата селска куќа, во првото детство, така што и до денеска ме полазува некоја гроза по коскиве кога ќе се сетам со каков торжествен глас тие ги кажувале и со какви многу значителни гестови го придружувале кажувањето. Уште оттогаш преминала во мене Стерна, страшната подземна вода.

Тука се воспоставува веќе во еден индивидуален опит, интимна врска со традицијата, и тоа во еден период кога процесот на модернизација и нашата средина ја упатуваше неизбежно кон други начини на изразување, одалечувајќи ја од наследството на уметнички обработениот збор во рамките на оралната поезија. Отаде произлегува и едно големо уважение кон оние безимени творци што во своеобразен израз ги предавале старите мотиви во оралната традиција, за да дојдат тие се до нас. Јас сум ги користел тие мотиви во своите песни „Болен Дојчин“, „Одземање на силата“, „Стерна“, „Марковиот манастир“ и др. Се разбира, со тоа сум нашол начин да ја искажам својата животна филозофија, своите дилеми, своите возбуди и огорченија. Јас вршев иновација, ги вклопував старите пораки во современ израз и ги варирав по начин што му одговара на интересот на современиот човек. Меѓутоа, јас за сето време бев уверен дека по длабочината на сфаќањето на проблемите, во филозофска смисла, по ништо не ги надминувам своите претходници кои на истите тие мотиви им дале израз соодветен на својата епоха. Сакам да кажам само толку дека тие биле свесни за подлабокиот слој на својата уметничка порака и за проблемите на човековата егзистенција, од кои таа поникнува, колку што сме свесни и ние, современите поети. Во тоа се изразува моето големо уважение спрема нив. Во процесот на иновација една погодност произлегува за поетот што по ваков начин може да ги чувствува традиционалните мотиви. Бидејќи се тие веќе присутни во свеста на колективот, авторот преку нив стапува полесно во врска со својот аудиториум, наоѓа спонтан одглас во него, а едновремено на самиот колектив му дава можност да одмери во колкав обем и со каков успех е извршена иновацијата.

Во конкретни историски ситуации може да се оценува односот спрема традицијата и обновувањето и на потесниот план на изразот. Таков е случајот со современата македонска поезија која не така одамна почна да се одделува од својата, условно да ја наречеме, фолклорна фаза, во која се уште беше многу тесно поврзана со изразот на македонската народна поезија. Бидејќи традиционалниот орален поетски јазик се разликува по ред особености од современиот македонски јазик, во споменатата фаза многу од тие особености, иако не сите, се репродуцирани и во македонската уметничка поезија. Кога во својата книга за јазикот на македонската народна поезија вршев, од ваква гледна точка, анализа на текстовите на еден од родоначалниците на своремената македонска поезија, Кочо Рацин (1908-1943), можев да констатирам дека во нив уште дејствува еден жизнен, иако редуциран, модел на традиционалниот поетски јазик. Натамошниот развиток доведе до користење само на одделни елементи од традиционалниот поетски израз, тогаш кога се сакало да се постигне со нив некоја специјална стилска цел. Забележуваме постапност во трансформацијата на поетскиот јазик во моментот на одделување на современата уметничка поези-

ја од народната орална поетска традиција.

Овие опсервации ми дадоа можност да предложам посебен модел при објаснувањето на појавите сврзани со традицијата и подновувањето, во кој се вклучуваат, како три страни на еден триаголник, овие фактори: *традицијата, колективот* и *авторот.* Иако е оваа шема изградена врз изучувањето на контактите на планот на изразот, таа може лесно да се прошири и на другите планови и да послужи, се надевам, ефикасно за појасно прикажување на односите меѓу традицијата и обновувањето. Имено, иновациите ги внесува авторот со санкција на колективот (се претполага дека тие настануваат и во самиот колектив), при постојано соднесување на тие два фактора и со факторот на традицијата. Не може да се мине и без таа санкција, зашто традицијата е жива и во колективот, како и во самиот автор. Еден текст што не ја одразува оваа закономерност, односно во кој не нашле извесна рамнотежа споменатите фактори, може да претставува интересен експеримент, може да претендира на модерност во буквалната смисла на она што се вика мода, но тој текст нема да биде уметничка реализација.

Во врска со сето ова, како податок лично за себе, ќе кажам дека меѓу моите текстови има малку такви што се сврзуваат по метафорика и метрика, и воопшто по изразните својства, со македонската народна поезија, т.е. што се пишувани, по обичното велење, во духот на народната поезија. Уште од самите поечетоци јас сум обраќал поголемо внимание на говорниот јазик и сум барал за него простор во стихот. Сепак често самиот си се замислувам како човек што тукушто го напуштил брегот на оралната поетска традиција. во тоа уверение ме затврдува улогата на импровизацијата во моето пишување, која не е мала. Сето ова го кажувам без зазор од симплификаторите, на кои може да им се чини лесно да ме наречат традиционалист. Современ поет може да се биде на различни начини и по различни патишта. Треба само секој да си го изнајде својот сопствен пат.

## ЗА ОТКРИВАЊЕТО НА ПЕСНАТА

Повеќе пати сум говорел за откривањето на песната, за тоа дека песната повеќе ја откриваме отколку што ја пишуваме. Имам впечаток дека на оваа тема никогаш не сум бил разбран како што треба. Веројатно изразот „откривање на песната“ се сфаќа како ништо повеќе од уште еден пример за емфатичен говор.




Меѓутоа, за мене лично сето почна од едно реално доживување, од еден вид чувствена сензација. По извонредно лесната импровизација на некои текстови („Тешкото“, „Стерна“ и др.) одеднаш бев обземен од чувство дека јас песната заправо не ја пишувам, ами ја откривам. Веднаш се јави во мене мислата дека не е можно да сум јас првиот што доживеал таква сензација и, потоа, дека целата појава бара рационално објаснение.

Прилично време следев при лектирата искажувања на поети и други уметници што би можеле да прозилезат од слична визија. Имав намера да напишам статија на таа тема. Но статијата остана ненапишана, а моите ексцерпти се загубија некаде во меѓувремето. Се сеќавам дека многу илустративни формулации за тоа што го барав сретнав кај Чили Ж. и Шарл Пеги. Можеби до истото доживување не доближуваат и зборовите на Микеланџело дека тој ги правел своите скулптури така што од каменот го отфрлал тоа што е непотребно.

Впрочем, новата лектира секогаш носеше нешто да го потсили моето првобитно уверение. Како силна поткрепа ми идат сега импресиите на Надежда Мандељштам, која имала можност да ги следи постапките на својот сопруг, големиот поет Осип Мандељштам, во текот на создавањето на песните. „Некако стекнав впечаток - вели таа - дека песните суштествуваат уште пред да бидат запишани. (Осип никогаш не велеше дека стиховите ги „напишал“. Прво ги „составуваше“, а потоа ги „запишуваше“). Целиот процес на поетското создавање се состои од напорот да се улови и забележи хармонична и смислена целост што веќе суштествува и која однекаде се преточува во зборови“. (N. Mandeljštam, Strah i nada, Zagreb 1978, стр. 72).

Јас сакав да најдам рационално објаснение за појавата. Самото тоа покажува дека ни најмалку не сум бил инспириран од Платоновата теорија за

светот на идеите, за да постулирам некаков свет на песните, каде што тие чекаат да бидат откриени, при ризик за секакво несовршенство што го носи човечкото откривање.

Затоа и своето откривање на песната јас требаше да го објаснам со еден посебно изострен слух кај поетите за она што се случува во речевата дејност на колективот, којшто, заедно со нив ги памети старите песни, но приготвува со секој ден материјал за новите. Тешко е и да се претстави, а камоли да се прикаже, сложеноста на една таква јазикотворечка лабораторија. Од комбинирањето на идеите, од вкрстувањето на содржините се оди до ситни подробности во поврзувањето на фонетскиот и лексичниот материјал, - сето тоа сообразно со потребата за искажување на колективот и авторот во дадено време, која во еден миг како до фокус доведува до откривањето напесната. Јас сфаќам дека изразот „откривање на песната“ може да сугерира намалување на улогата на поетот - креатор, спрема романтичарската претстава создадена за него. Меѓутоа, помислите само колку се комплицирани патиштата, и колку раце во различни фази од процесот помагале, за да се дојде до еден таков обичен производ каков што е едно шамиче. Зар може создавањето на песната да се замисли како помалку сложен процес? Јас нејќам со тоа да ја откажам примарната улога на авторот во самиот чин на откривање, ако сакате на создавање на песната, јас сакам само да укажам на некои претходни состојби без кои не би се дошло до еден таков чин, под кој подразбираме креација на значајна поезија, а не артистичка егзибиција.

Во прилог на ваквото размислување одеше неоспорниот факт дека песни од извесни жанрови, мислиме пак - значајни песни, не се јавуваат по желбата на поетот, ами имаат свои моменти на раѓање, што се определуваат од ред фактори во поширока општествено-историска смисла. Таков е случајот со т.н. патриотска поезија, како впрочем и со други видови на изразито општествено ангажираната поезија. Ако се поропуштат споменатите моменти, пропуштено е откривањето на песната, и мала е надежта дека во некој друг иден момент тој пропуст ќе се репарира.

Јас сум самиот свесен дека денеска не можам да напишам еден текст како „Тешкото“, иако сега ја владеам поетската вештина секако повеќе отколку во 1946 година. Целата атмосфера тогаш погодуваше да се јави таква македонска песна. Лесно ќе се препознаат во неа општите настроенија, па и некои дневни идеи лозинки.

Забележав дека во руската поезија ќе се чека од „Бородино“ на Лермонтов до „Дванаесетте“ на Блок како до друг таков врв. Бев уверен дека во самиот колектив не само што се подготвува онаа нова плима што ќе бара неотстапно соодветна експресија, ами се подготвува како по делчиња и оној јазичен материјал што ќе ѝ даде претпоставка, дека една пипава ексцерпција на рускиот писмен фонд од првите децении на минатиот век ќе ни открие како се создавале во колективот елементите на исказот што ќе прозвучак моќно во „Бородино“ и дека со истата постапка само пренесена на ново време, би се добиле пдоатоци за една значајна компонента во генезата на „Дванаесетте“. Не треба ни да спомнуваме од каква важност е притоа, покрај пишуваниот збор, и секидневната говорна стихија, за која големите поети имаат осетлив слух.

Го споменавме Микеланџело. Една многу обична постапка во современата скулптура нѐ доближува до нашата идеја. Често современите скулптори земаат некоја природна форма, корен од дрво и др. и со интервенција што дозволува да ја препознаваме лесно таа првобитна форма - создаваат скулптури или, да се изразиме на свој јазик, ја откриваат во неа скулптурата. Познато е дека на аналоген начин настануваат не ретко и песни. Некоја изрека, ненадејно поврзување на зборовите во конкретна животна ситуација, рудиментарен податок обележан со емоционален набој, со еден збор - некоја природна форма послужува како основа на песната. Како при откопувањето - се појавува прво дел од предметот, а потоа внимателно се одгрнува земјата околу, дури не биде тој сосем откриен. Нека ми биде дозволено, како типичен пример за тоа што го опишувам да ми послужи мојата песна „Пред годишнината на татковата смрт“. Зборовите на Мајката во тој текст, тажаленката, се речиси дословен цитат од едно искажување во животот. Но, иако се тие во почетокот само првобитна природна форма, тие и како такви претставуваат нуклеус на песната. Сето друго е авторски коментар, што треба да го истакне уметничкиот потенцијал на тој исказ, барајќи му рамки што ќе го одделат од нивот на рудиментарен податок, како што опковот, со рамките што ги наоѓа, треба да го истакне блесокот на бесценетиот камент. Кога размислува човек, излегува дека можеби откривањето на песната во добра мера значи издигање на еден рудиментиран податок, но со потенцијален емоционален набој, до повисоко ниво, до поетското рамниште, кое се достига преку споменатиот авторски, поетски коментар.

На крајот, следува да заклучиме дека чувствената сензација за која стануваше збор останува сама за себе феномен што ќе ја интересира прсихологијата на творештвото, но дека рационалната интерпретација на тој феномен нѐ води во областа на заимодејството на факторите за кои стана збор во претходниот дел, трите фактори на традицијата, колективот и авторот. Без да бидеме толку смели да претендираме дека нашата претпоставка придоенсува за објаснување на генезата на сите поетски текстови, ние ќе бидеме толку скромни, за да кажеме со сигурност дека таа навистина ја објаснува генезата на многу песни.◆ **(1979)**

*Студија*

# ЗА КОНТИНУИТЕТОТ И ДИСКОНТИНУИТЕТОТ

*Зоран Анчевски*

Времето во кое живее и твори Блаже Конески (1921-1993) е често одредувано како време на радикални промени како во општествено-историска, така и во идеолошка и културолошка смисла. Да се говори за радикални промени во овие сфери значи да се говори за појава на еден или повеќе настани кои извршиле прекин во „системот на системи" (како што го нарекува Тињанов), т.е. извршиле девијација на претходно воспоставени норми и релации како на историски, така и на епистемолошки план. Ваквиот прекин истовремено овозможува и воспоставување нови структури од идеолошки и когнитивен тип.

Следејќи го „динамичкиот принцип" на руските формалисти и нивниот обид преку него да постават една теорија за книжевната еволуција, доаѓаме до заклучок дека процесот на книжевната промена се случува на два контрадикторни начина: првиот, по пат на *континуитет*, т.е. со репродукција и иновација на книжевната норма; вториот, по пат на *дисконтинуитет*, т.е. низ појава на радикално девијантни форми на текстуалност. Од овој процес на промена може да произлезат најмалку две интересни консеквенци: *прво*, новата структура да не се смета за апсолутно нова, туку во себе да ја содржи трагата (т.е. трагите) од претходната, со што би се здобила со темпорална (дијахрониска) димензија која е основа за нејзината историчност, и *второ*, новата структура исклучиво да инсистира на својата различност (дистинктивност) од претходната со што би се воспоставила како синхрониска (чисто спацијална, атемпорална) структура. Ако оваа премиса ја префрлиме во полето на една дискурзивна структура каква што е литературата, тогаш загатнуваме проблем кој е од извонредна важност за односот помеѓу индивидуалниот автор и традицијата, т.е. проблемот на дихотомната спрега *континуитет ↔ дисконтинуитет*.

Конески за овој проблем се има често искажувано, секогаш имајќи ја во предвид природата на македонската книжевна традиција. Треба веднаш да се нагласи дека неговите гледишта ни во најмала смисла не се насочени кон негирање или отфрлање на истата и покрај, условно речено, барањата и инсистирањата на повоениот и пост-револуционерниот период за поставување радикално нови релации во секоја сфера на општеството и животот воопшто и дека самиот е, како што вели, „без зазор од симплификаторите на кои може да им се чини лесно да /го/ наречат *традиционалист*".[1] Ваквата цврстина и децидност во исказот на Конески сигурно не се должи на некое интуитивно сознание за потребите на македонската современа книжевност, туку на јасна размисла не само за новонастанатата ситуација, туку и за функцијата на традицијата во која било книжевна средина. Во есејот „Три осврта на К.П. Мисирков" Конески го нагласува следново:

*Во животот на еден народ, особено ако тој уште се наоѓа во процесот на своето национално конституирање... има моменти... кога неговите свесни сили со особен интензитет, со особена патетика и страст, се зафаќаат да проникнат во сушноста на тоа што го претставувал дотогашниот историски процес и*

Пословица

Кога човек ќе загуби право на смеа
и право да биде умен
да дели правда
да се прави важен
и право деца и жена да сака,
тогаш —
му останува правото
да биде тажен
да умира од мака
да умре човек —
свој човек.

Блаже Конески

*што треба да го обележи неговиот иден развиток. Тоа се моменти на* **пресметување со минатото и на барање нови патишта во иднината**. *Тие наоѓаат свои најдобри изразители во личности што се не само способни да дадат една логична анализа на историската ситуација, ами што ја доживуваат неа со возбудата на горешт темперамент и на длабоко раздвижена свест* (ЗЛК, 92, подвл. З.А.).

Проникнувањето „во сушноста на тоа што го претставувал дотогашниот историски процес и што треба да го обележи неговиот иден развиток," ни кажува за позициите на Конески по однос на конституирањето на новата структура и, што е од посебно значење, на неговата свест дека таа структура треба да биде дијахрониска, т.е. дека во неа неминовно треба да се вгради историската свест како на поединецот, така и на целата заедница. Во таа смисла, смелата синтагма „пресметување со минатото" не би требало да ја сфатиме како отфрлање на минатото, туку како свесна, а сепак жестока и страсна анализа на истото – т.е. како критички процес, „проникнување во сушноста" кое бара мобилизација на вредностите во една култура, а за што се потребни „свесни", но и „страсни" поединци. Имајќи ги на ум спецификите на македонската книжевна традиција, Конески укажува дека „новото" во неа во никој случај не смее да се сфати како прекин, туку пред сѐ, како конструирање или, во краен случај, како ре-конструирање на вредностите од минатото, што се должи на доцнењето на уметничкиот збор во нашата култура и што „малку понатаму од него уште траеше тишината" („За македонската литература", ЗЛК, 193). Наоѓајќи, меѓу другите, таков поединец во личноста на Крсте П. Мисирков, Конески понатаму ќе истакне дека „Мисирков не го превидува фактот дека има еден *континуитет* во новата историја на нашиот народ што постепено и неминовно води кон неговото национално осознавање и обособување" (ЗЛК, 95, подвл. З.А.), а уште малку понатаму дека „Мисирков се определува изрично за *еволуциониот пристап* во општествено-политичката дејност во наредниот период, со посебен акцент врз културно-просветната работа меѓу народот" (ЗЛК, 107, подвл. З.А.). Давајќи му за право на Мисирков по однос на неговите погледи за „националното осознавање и обособување", Конески всушност ги одобрува и прифаќа позициите на Мисирков, а особено концептот за *континуитет* или *еволутивен развиток*. Оваа позиција Конески ни за миг не ја напушта во текот на целиот свој критичко-теоретски опит.

Кога се говори за македонската историја од кој и да е аспект, често се укажува на прекинот, на дисконтинуитетот во нејзиниот тек, со што се сака да се потенцира фактот дека таа не ни била наклонета, а со цел да се обезбеди некаков алиби за задоцнетиот развој во различни сфери од нашето живеење. Притоа се заборавало дека историјата има смисла за еден народ, дека таа сепак му значи нешто, единствено до колку имала и сѐ уште има значење за сегашноста на тој народ.

Во својата беседа „За континуитетот",[2] Конески вели дека „не би можеле да кажеме дека нашата средина е особено опитна, а тоа значи и особено подготвена, да го цени факторот на континуитетот во културно-историскиот развиток и во уметничкото творештво", но и дека „во освојувањето на просторите на една уметност најсигурен патеводител /е/ *чувството за континуитет*" (ЗЛК, 175, подвл. З.А.) . Инсистирањето на

→

# ПОЕТИТЕ ЗА КОНЕСКИ

*Славко Јаневски*
## СУДБИНА НА ПОЕТОТ

***Нема веќе Игра со детенце.***
***Играта од раце ти ја зедоа***
***коцкарите со туѓи судбини.***
***Ти го поселе на теме***
***црниот цвет на закажаната***
***и пуштиле пијавици***
***песните да ти ги исцицаат***
***од пехарот на срцето.***
***Те поставиле на клада***
***со твои чадови***
***белки ќе го ослепат***
***окото на твојата ѕвезда.***

***Во пепелта веќе без чурлава***
***сетнаа во демницата***
***очилата на поетот.***
***На нив солза.***

***Во солзата цел еден свет.***

***Оној што поетот го***
***создавал***
***под венец на галаксии.***

❖ ❖ ❖

*Коце Солунски*
## БЛАЖЕ КОНЕСКИ

***Беше поклоник на***
***традицијата***
***Лесно ја бродеше***
***сегашнината***
***А бележеше показ кон***
***иднината***
***Живеевме со мисла за***
***светлината***
***Едноставно ја твореше***
***виделината.***

***Каква што беше неговата***
***поетска***
***целина***
***Откорната со сета верлина***
***Немаше ни трунка отровни***
***семиња***
***Една ноќ штом заснежи***
***белина***

→

*Сонуваше одминати*
*премрежиња*
*Како и четирилисна*
*детелина*
*И со надежи свежи потона в*
*квечерина*
*2*
*Тогаш кога си замина*
*во неврат*
*не потресе од тажнина*
*но спомените за тебе*
*не гаснат.*

*Не само старите*
*туку и младите*
*песни твои умни*
*думаат и рецитираат*
*живо те спомснуваат.*

*Добро ќе беше*
*ако поживееше*
*мудрост и радост*
*да ни предаваше.*

*Ти не си за заборав*
*животот со тебе*
*беше умен и убав*
*затоа жалиме*
*што те изгубивме*
*но вечно ќе те споменуваме.*
*3.*
*Раните твои незараснаа*
*во тебе беа многу.*
*Никогаш незагаснаа*
*една во друга прераснаа.*

*Тие болките боледуваа*
*и се позголемуваа*
*и од минатите поземаа*
*наместо да се згаснуваа.*

*Таква беше твојата почва*
*премногу болна и мачна*
*веселоста беше невистина*
*неверно силна.*

*За свој весел пламен*
*ти незнаеше.*
*Одеше врвеше*
*сеедно што беше умен.*

*Тагата ти беше голема*
*не помала од мудроста*
*затоа така си замина*
*кога рече: Веќе е доста.*

Конески на континуитетот, и покрај свеста дека „болно нé поразуваат празнините" (Исто, ЗЛК, 176), е фактички негов обид не да војува со победниците или да ги брани губитниците, туку да поведе „разговор" со многуте гласови што константно се слушаат отаде празнините и на тој начин да воспостави „едно чувство на континуитет во дејноста што го ослободува човека, што ја руши дкарпата-мраке" („Константи", ЗЛК, 180).

Во таа смисла, книжевно-критичкиот напор на Конески е постојано насочен кон идејата за тоа дека да се пишува *за* историјата не значи да се пишува историја, туку да се пишува за последиците и резултатите што произлегуваат од неа, а најмногу од сé, за културата. Историјата како таква е анонимна и неутрална и неа никој не може да ја поседува без оглед на тоа колку книги има напишано *за* неа, таа истовремено му припаѓа секому и никому, меѓутоа историјата на културата е оној признак според кој еден народ (па дури и поединец) е различен или сличен со друг. Затоа, Конески на втор план го става она што се нарекува „државен континуитет" и за доминантен елемент во развитокот на еден народ го смета неговиот „културен континуитет" и смета дека единствено на тој начин еден народ може да ја совлада „психолошки инфериорната положба" во однос на друг („Климент Охридски", ЗЛК, 10). Се разбира, за таков напор се потребни „свесни" и „страсни" поединци или „константи", кои во и низ своите дела ги активираат или, како што посочува Мишел Фуко, „ги ослободуваат содржините задремани... во различните позитивитети што ги создала историјата",[3] а кон чие дело треба да се пристапува „како кон жив извор на духовно обновување и на творечки побуди, како кон активен чинител во самата наша ориентација во современоста" („Константи", ЗЛК, 179).

За да се стекне „чувството за континуитет" од неопходна важност, според Конески, е „дистанцата" која генерира критичка свест за правилно зацртување на посоките. Критичката свест тој ја сфаќа како „живо чувствувана потреба да се постигне спрема средината *дистанца* што треба да му ја даде на неговиот збор /на авторот/ нужната уверливост" („Кирил Пејчиновиќ", ЗЛК, 47, заб. и подвл. З.А). Ваквата критичка свест не позволува континуитететот да се сфати телеолошки, линеарно, т.е. како „мазен" процес од настани што следат едноподруго, туку како атипичен процес чија динамика се карактеризира со „подеми и паѓања", кој претставува „ткаење, поврзано не само по простор и време, ами и по внатрешната логика на животот". На тој начин „она што следува еднoподруго, сепак сосуштествува и заемно се обусловува, составувајќи еден контекст пред човечката вечност" (Исто, ЗЛК, 176).

Затоа, голем дел од критичко-теоретскиот опус на Конески е сосредоточен токму врз т.н. „картографирање" („maping") на културниот континуитет на нашето поднебје при што неговиот напор е прилично конзистентен, систематичен и базиран врз една солидна теоретска основа. Градејќи го „изворот на духовното обновување... како активен чинител на нашата ориентација во современоста", Конески поаѓа од раѓањето на словенската писменост и литература, притоа запирајќи се на оние поединци чие дело ја генерирало динамиката на нашиот културен развиток, го осмислило нашето културно минато и со тоа создало услови за генерирање значење (или поточно, *значења*)

во нашата сегашност. Но овој настан тој не го сфаќа како граничен, т.е. како изворен, трансцендентален почеток бидејќи нему му претходело „постигањето на *материјални предуслови* за културен напредок" („Климент Охридски", ЗЛК, 10, подвл. З.А.). Затоа, настанот што тој го означува како „Климентова епоха", иако за нашиот културен развиток можеби е еден вид „колосално поместување", тој сепак не претставува прекин со она што нему му претходело, туку само квалитативен скок од едно „episteme" во друго. Една култура сигурно не може да направи чист „прекин" со минатото до колку го има истото, бидејќи таквиот прекин значи откажување од него, негово бришење од сопствената културна идентификација, па затоа таквиот прекин не може да претставува ни диференцијација на некој сосема нов културен ентитет *ex nihilo*, а уште помалку драстичен квалитативен скок. Континуитетот на македонската културна традиција Конески не го гледа издвоено од неговото опкружување, туку во контекст на еден поширок културен простор и вели:

*Како такви тие* (Кирил и Методиј, Климент Охридски, заб. З.А.) *се не на маргината, ами во матицата на европската културна традиција, поверни нејзини толкувачи од оние рутинери, слепи негатори на словенската писменост, што сакаа да се прикажат како богомдани наследници на културното минато" (Исто, ЗЛК, 16, подвл. З.А.).*

Тоа значи дека, според Конески, културата не е дадена од бога и според тоа не постојат нејзини „богомдани наследници"; дека таа не се наследува автоматски, туку се стекнува со тежок труд и напор; дека културниот идентитет не е нешто што самото се подразбира, туку дека до него се стигнува со вложување на „несекидневна внатрешна сила" и „неспокоен стремеж за спасување од анонимноста" („Кирил Пејчиновиќ", ЗЛК, 20, 21).

При објаснувањето на динамиката на културните процеси и стекнувањето на „чувството за континуитет", Конески често оперира со термините *окостување, поместување, калемење, пренесување,*[4] термини што веднаш укажуваат на варијабилноста во динамиката на континуираниот развиток на една култура во светски контекст. Како што веќе забележавме, според Конески, нејзе ја карактеризираат „подеми и паѓања", меѓутоа токму тој нерамномерен развиток неа ја брани од осификација, бидејќи, како што самиот вели, „духот не поднесува *окостување* и симулирана побуна (подвл. З.А.)". Нерамномерноста не е само динамичен принцип инхерентен за една култура, туку е карактеристичен и за нејзиниот однос кон други култури. Во историјата постојат чести примери кога една култура влегува во „период на исцрпеност" и „сув скептицизам", како што забележува Конески, па така нејзините „попарени предели" се „обележени од една страна со налагање на стереотипите, а од друга со ексцесите на оголен артизам".[5]

Опасноста од „окостување" и „симулиран", а не вистински прогрес, Конески ја гледа во „центрирањето" на една културна средина како структура, т.е. во нејзиното автоматизирање и затворање во рамките на својот привиден престиж, самодоволност и самобендисаност. Во таа смисла тој смета дека „евроцентризмот, под што се разбира пред сé престижната позиција на европскиот Запад, пречи да се согледа веднаш обновувачката функција" на „неко-

**4.**
***Ти благодарам Блаже драги***
***што во животот со душевно***
***кажување***
***остави светливи траги.***

***Драг е спомент за тебе***
***зошто си личеше на себе.***
***Им даваше првенство***
***на должноста и скромноста.***

***Не и придаваше важност на***
***пената***
***и не пливаше***
***по површината на брановите***
***туку нуркаше по***
***длабочините.***

***Таму тромо водата се влече***
***стивнуваат и болките***
***А на дното во школките***
***бисерот зрачи.***

***Ти го собираше.***

*Гане Тодоровски*

**ИМАЛА МАЈКА ШТО ИМАЛА...**

***(Кон годишнината од смртта на Блаже Конески)***

***Имала мајка што имала:***
***имала бабаит син!***
***Дете дукадинче. Ѕвездалија.***
***Армаган-алтанли...***
***Даб вишум-извишен. Неоти***
***древен исполин***
***Размавтувал со сабјата на***
***умот, како со балтија!***

***Мегдани делел со сеништата, со***
***стихии и стии,***
***Бдеејќи везден над своето,***
***чунки првобдеец-маж;***
***Ука ги учел штотуку***
***замомчените аџамии***
***Како на кревкото нашинство***
***да му се стане страж?***

***Колку за да подизучат нововраскрилените***
***Канатли делии, белегата да***
***си ја вардат-***
***Јазикот, -стреата камена***

*над душеполето имовито...*

*Завет ко зарек им оставил:*
*да се расколат жените*
*И мажите брсјачко-мијачки,*
*Пеоните, Дарданите:*
*Куќа да закуќат за срекно и*
*за вековито!*

*Москва, декември 1994 г.*



*Методија Фотев*

**КОГА ГО ГЛЕДАМ В ОЧИ ИЛИ ВО МИСЛИТЕ КОНЕСКИ**

*По повод 65-от роденден на поетот*

*Дозволете ми да клечам*
*везден претпорти,*
*да можам прв да го*
*здогледувам тоа човече,*
*како излегува од дома во*
*блесокот на денот,*
*заборавен под товарот на*
*едноставноста своја.*

*Зад очите му е легнат*
*грозниот страв*
*од невешто затнатата*
*стерна, надојдена до врв*
*со закани, од кои во пот се*
*дави сонот,*
*а тој секогаш и секого, го*
*дари со гласна смеа.*

*На што мисли тогаш Блаже?*
*На песните тивки*
*кои го обврзуваат, на живо-*
*тот непредвидлив сосем:*
*„Ниту си зел, ниту си дал“ на*
*овој кршлив пат,*
*„сé си е кобелот полн“ во тој*
*ништожен привид?*

*Дали за осаменоста наѕвезде-*
*на во ниедно доба, кога,*
*„го откриваш за себе, па не*
*знам кој пат, светот“,*
*дали за силниците што ти ја*
*одземаат силата*
*кога си млад и веруваш,*
*знаеш зошто ти треба?*

ја млада литература..., како да нема обновување надвор од еднаш прогласената матица“. Затоа, тој се залага за „*поместувања* како во рамките на поширокиот географски европски простор, така и во други региони на светот“ (Исто, СПЛ, 90, подвл. З.А.).

Поимот „поместување“ на структурата („displacement“) или „децентрирање“ („decentering“), е еден од централните поими во постмодерната теоретска мисла и преку Ниче, Фројд и Хајдегер, наоѓа своја конкретна примена во делото на Жак Дерида, а особено во неговата критика на метафизичките основи на науката и филозофијата на Западот. Слично на Дерида, и Конески смета дека затворањето на една култура во центрирана структура води кон неутрализирање и анестетизирање на истата, т.е. кон создавање на еден самодоволен тоталитет кој тежнее и носталгично чезнее за рамномерен развиток базиран врз „повторување и замена“, врз „втемелена неподвижност и смирувачка сигурност“ (Дерида). „Историјата“ на таквата структура претставува линеарна низа од просторни, „географски“ (Конески) и временски тоталитети што повикува на „присутност“ („présence“), на презентификција на минатото и трансцендентализација на неговите вредности. Ваквата структура се обидува да се огради, и на тој начин да се ослободи, од опасниот „суплемент“ кој би можел да изврши варварски напад, „насилство“ (Шкловски, Јакобсон) врз нејзиното внатрешно изобилство и да го помести нејзиното средиште, да ја децентрира и да ја историзира. „Чувството за континуитет“ според Конески, е свест за „подеми и паѓања“, за „нерамномерност“, свест за една вистинска историска динамика, па затоа тој вели: „Нерамномерноста во литературниот развиток во светски размери му помага /на креативниот дух/ да најде тогаш прибежиште и свежина за обнова и во некоја млада литература“ (Исто, СПЛ, 90, заб. З.А.). „Младата литература“, во тој случај, ја има улогата на суплемент кој врши обновување на окостената, „еднаш прогласената матица“ однадвор, но промената на самата „матица“ се случува одвнатре, што значи, суштествено. Таквиот суплемент, според Дерида, укажува на тоа дека структурата која е „суплементирана“ не е ниту завршена, ни совршена, дека нејзиното затворање е одложено, а средиштето – поместено.

Кога говори за „слободната игра на значењето“, за неговата индетерминираност, како и за неговата „дисеминација“ во текстот, а аналогно на тоа, и на „дисеминацијата“ на текстовите во еден контекст, Дерида смета дека значењето е ограничено од контекстот, но дека контекстот е неограничен и дека процесот на продукцијата на значењето е идентичен со процесот во хортикултурата нарачен „калемење“ („grafting“). Притоа тој ја нагласува можноста значењето од еден текст или дискурс да заживее во или врз некој друг дискурс во друг контекст и со нова сила да изврши не само дисеминација, туку и пролиферација на нови „сорти“ на значења и создавање на нови контексти.[6]

Слично на Дерида, и Конески укажува на процесот на *калемење* или „духовно посреќавање“, како што го дообјаснува (Исто, СПЛ, 90), и смета дека тој е од извонредна важност за историското сфаќање на промената и континуитетот. Во таа смисла, говорејќи за шансата на условно речено, „малите литератури“ во светскиот контекст, како и за дисеминацијата и апропријацијата на вредности во него, Конески вели:



*Доминантната улога на некои развиени, големи литератури е очевидна. Од нив произлегуваат основните стимули и се повлекуваат главните насоки во интеграцијата на литературниот живот и развиток во светски размери. Па сепак не можеме да не забележиме, и тоа во различни домени од материјалната и духовната култура, дека се јавуваат случаи кога, поради присуството на извесни компаративни предности,* **средината што усвојува може да постигне изненадувачки големи резултати** *и во споредба со тоа до каде во дадена област допреле* **центрите на пренесување**. *За да не бараме многу примери што ќе го илустрираат тоа тврдење, ќе избереме само еден, овој пат од областа на хортикултурата. Уште се памети кога и од каде лалето било пренесено во Холандија, но се знае дека тоа таму си нашло особено благодетна татковина* (Исто, СПЛ, 88, подвл. З.А.).

Покрај извонредно илустративниот пример со „лалето“, Конески понатаму го дава и примерот на современата латино-американска проза и современата грчка поезија која „во последно време... постигa големи успеси поради тоа што се напојува од свежи јазични и животни текови, од кои е лишена западноевропската поезија“, при што „на втор план се остава, се разбира, големото класично наследство на грчката литература, иако и тоа не може да не се сеќава во неа, зашто тоа наследство е вклучено и во целокупната европска традиција“ (Исто, СПЛ, 90). Размислата на Конески во врска со современата грчка поезија говори токму за она што Дерида го нарекува „la double séance“ или „двојно посредување“ помеѓу две структури. Имено, класичната грчка литература и култура која во извесен миг од својот развиток се автоматизирала, осифицирала, го доживува својот процес на дезавтоматизација во тогаш „малите“ европски култури (неокласичното „episteme“, на пр.) и за нив станува жива, „споделена традиција“ („shared tradition“, како што ја нарекува Т. С. Елиот). Меѓутоа, подемот на современата грчка поезија не се должи директно на својата класична претходница (таа „се остава на втор план“, вели Конески), туку пред сé на два момента или „теории, кои сепак повеќе се дополнуваат, отколку што си противречат“: *прво*, на животворниот импулс што произлегува од домашните „свежи јазични и

***Копнеам да дознава, одејќи***
***по него во чекор вака,***
***на кој начин му поаѓа од рака,***
***на овој антихерој,***
***пишувајќи за цвеќе, река, или***
***врапче сиво,***
***да ни каже, каква му тежи на***
***душата мака?***

***И веднаш, истата тага и в***
***наше срце се гнезди,***
***а наместо да жега, срцето се***
***шири, уште ќе збери.***
***Не се познаваш себе си, в***
***утроба имаш и друго јас***
***и двајцата сте робје на глас***
***за прошка што збори.***

***Многу одамна уште, му се***
***открила нему,***
***како премреност пред***
***голотата на првата жена,***
***големата, јалова битка од***
***Песјо Брдце***
***и сега во него, постојано***
***беснее клетата.***

***Какви челични внатрини да***
***има човек,***
***да може да крие во себе***
***таков судир,***
***од кој гние желбата за какво***
***да е утре,***
***а да не се распадне како***
***глуварче во виор?***

***Секако, неговата***
***исполнетост е бескрајна***
***празнина,***
***(златен ковчег со вечно ехо***
***што зрачи убав бол)***
***во која се губат ужасните***
***чкрапања на битките,***
***како малечки живинки под***
***белото небо на пустина.***

*Србо Ивановски*

***ПОКАНА ЗА ВЕЧЕРА***

***Сега кога знаеме***
***оти младоста ги напушта***
***и похрабрите од нас***
***нема повеќе по што да***
***жалиме***

*Блаже да каснеме од твоите*
*чушки*
*Горчината е*
*најблагиот корен*
*на сладоста*
*Нас слична глад*
*и иста жед не измачува*
*Да седнеме*
*на софрата на поезијата*
*негде скраја*
*Подалеку од челното место*
*и од оние*
*кои шумно зборуваат*
*а тихо мислат*
*Сакам да ме поучиш како*
*засмејуваат обичните*
*зборови*
*оние зад кои ја криеше*
*тагата.*

*30 април, 94*

❖ ❖ ❖

*Матеја Матевски*

## *ПОСТОЕЊЕ*

*тука сме Можеби дамна*
*и отсекогаш може под*
*небесниве знаци*
*Не како призраци навеани од*
*мислата*
*вознемирена Од кошмарите*
*на времето*
*Суштества што низ*
*просторот се движат*
*кон светлината на идните*
*ѕвезди*
*крвта додека истечува низ*
*отворените грла*
*на вените ја помни*
*во брчките длабоки свои*
*црвената боја на болот*
*темното лице на земјата*
*Тука сме Мислиме засекогаш*
*но стравот*
*од длабочини иде Од нејасни*
*предели зборувајќи*
*за краткатa пролет За*
*изворите што секнат*
*на смеата За житото што*
*пцсува*
*под поцрнетото небо*
*од птици неканети*
*Тука сме А каде би биле Кога*
*сé ни е тука*
*И морето што далеку е веќе*
*со крвта е измешана наша*

животни текови“ и *второ*, од радијацијата или подобро речено, од *дисипацијата* на вредности што доаѓа од веќе „исцрпената“ европска литературна и културна структура која тоне во сопствените „стереотипи“ и формализирани шаблони, па така тие вредности „до толку полесно се вкоренуваат во новата средина, до колку таа самата веќе насетила или дури реализирала аналогни решенија“ (Исто, СПЛ, 87). Значи, современата грчка поезија не се „калеми“ врз сопствената класична традиција, туку врз веќе заморената европска традиција, која претходно се накалемила врз класичната грчка традиција. Тоа исто така значи дека долгите секвенци, во допир со еден нов „систем“, се поместуваат, нивниот центар веќе не е во нив самите туку „некаде другаде“, како што би рекол Дерида. Согласно на тоа, ваквиот процес не води кон целосен прекин, кон конечна дисипација, т.е. распаѓање на една структура, туку кон еден парадокс кој ќе го означиме како *распаѓање ↔ припаѓање*, т.е. како процес кој истовремено е и негативен и позитивен, и деструктивен и конструктивен – *истовремено*.

Така, „центрите на пренесување“, што ги споменува Конески, со самиот акт на пренесување на сопственото значење, и самите се пренесуваат и веќе не претставуваат „центри“ во трансцендентална смисла, т.е. тие самите се деконструираат однатре бидејќи таква е природата на значењето, а со тоа и на знаењето. До колку тоа е затворено во „центарот“, се доведува самото себеси во прашање, негација, па дури и бришење како такво. Со тоа „пренесувањето“ како процес не значи само повторување, туку и пролиферација на значењето и знаењето воопшто. Така, „суштината“ на континуитетот е да не признава суштини, дефиниции, формули, разно-разни јадра и средишта,[7] туку во еден ист миг да врши сопствена дисперзија, но и привлекување кон себе на сето она што е ситуирано вон него, т.е. истовремено да дејствува и центрифугално и центрипетално.

Говорејќи за нерамномерноста во развитокот на нашата литература и за различните струења во неа, Конески истакнува дека тие:

*...сепак носат една посебна функционална смисла во потчинетоста на основната задача што се реализира со зреењето на драгоценото* **чувство на полнота** *на уметничкиот јазик... Нашиот творец е врзан со некоја законемерност во развитокот на таа полнота, но ќе биде погрешно тој специфичен развиток* **да се разбере како нешто затворено во себе, како едно,** *во слика претставено,* **механичко делење на клетки, какво што всушност нема** („За македонската литература“, ЗЛК, 196, подвл. З.А.).

Очигледно е овде дека Конески не го исклучува стремежот кон „полнотата“, кохерентноста, меѓутоа нејзе не ја претставува „како нешто затворено во себе“, како *sui generis*. Развитокот на нашата литература (како и на било која друга литература) во никој случај не може да се сведе само на некое интринзично, „механичко делење на клетки“, туку тој првенствено се должи „на она чувство на опфатеност од *полифоничноста* на нашиот уметнички јазик“. Со тоа тој ја исклучува можноста за прекин во нашата културна традиција, па дури и да се работи за две остро сопоставени страни („реалисти / модернисти“, на пример), и притоа ги доведува во прашање „оние претпоставки за некаква настаната смена на генерациите... кои понекогаш можат да се чујат“ (Исто, ЗЛК, 196-7, подвл. З.А.).

„Полифоничноста“ пак на која укажува Конески, не дозволува „окоструување“ на една култура или на „уметничкиот јазик“ во неа (без оглед на неговата жанровска припадност), изразено преку создавање цврсти канони што водат кон стагнација на една литература. „Дури и во рамките на литературата во стагнација“, вели Конески, „обновата не мора да води само во формалистички експерименти, ами може да бара опора и освежување на изразот – содржина во *субкултурите во сопствената сфера*, или *во излети во егзотични средини*“ („Светскиот литературен процес“, СПЛ, 89, подвл. З.А.). Препознавајќи ја функцијата на обновување и „освежување“ што ја имаат субкултурите, Конески всушност се приклонува кон сфаќањето дека една култура е плурална, полифона и хетерогена творба.

Сфаќањето за културата како хетерогена творба всушност нејзе ја претставува како поле на постојана фрикција помеѓу различни и специфични дистинктивни одлики на различни групации во една општествена структура кои се ненормативни и девијантни по однос на нормата. Таквите одлики кои Крис Џенкс ги нарекува „мори“,[8] значи, се носители на инхерентната динамика на една структура базирана врз специфичноста на разликите кои на истата и даваат хетероген карактер и постојана свежест. Ова гледиште соодветствува и со гледиштето на Бахтин кој говорејќи за романот како жанр, вели дека „тој може да се дефинира како разноликост на општествени говорни типови (понекогаш дури и како разноликост на јазици) и разноликост на индивидуални гласови организирани на уметнички начин.“[9] Понатаму тој исто така истакнува дека „внатрешната стратификација на секој национален јазик на општествени дијалекти, карактеристично групно однесување, професионални жаргони, генерички јазици, јазици на генерации, старосни групи, тенденциозни јазици, јазици на авторитети, на различни кругови и минливи моди, јазици во служба на дневни општествено-политички потреби,“ итн., претставува не само еден вид **хетероглосија** што влегува во романот како жанр, туку и склоп од дистинктивни врски и меѓусебни односи помеѓу исказите и јазиците во една култура, што всушност говори за нејзината дијалогичност.[10]

Значи, хетероглосијата, полифонијата и дијалогизацијата, според Бахтин, се иманентни за прозниот дискурс, но не се исклучиво негови интринзични особености, ами и екстринзични, т.е. тие се поврзани и со „хетероглосијата“, „полифонијата“ и „дијалогизацијата“ што постои во една општествена структура и пошироко. Затоа, сфаќањето на Конески дека „свежиот израз“ може да се најде и по пат на „излети во егзотични средини“, не треба да се сфати во романтичарска, Бајроновска смисла, т.е. не само во смисла на отворање на една структура кон друга и обид за нејзина апропријација во своите општи текови, туку и отворање на таа стуктура кон сопствената „другост“. „Зад контактот со друга поезија“, бележи Конески, „се открива сродно восприемање на светот при цел ред заеднички елементи во традицијата, т.е. кога подлогата значи припадност кон една културно-историска сфера“. Меѓутоа, тој исто така нагласува дека дијалогот со некоја друга литература не мора да се одвива директно, а пак да се изродат многу допирни точки кои произлегуваат од „комбинирањето на она што е општо во традицијата со новите стимули кои произлегуваат од исти цен-

→

*Томе Арсовски*

## SВЕЗДАТА НАД НЕБРЕГОВО

***На Б. К.***

***Ене ја таа sвезда***
***Го блажи го ближи пејсажот***
***на отшелникот-сон***
***Ене ја таа sвезда***
***Во благогласјето во***
***сребрато во росата***
***На твојата коса***
***Го разбрежува брежјето***
***насмеано и грижно***
***Во геокартата на твоето***
***лице.***

***Знаеш ли, мина минатото, а***
***татковинските премрежја***
***Во зборот твој се***
***престорија.***
***Простено да ти е несторено то***
***што ни го прости***
***И во сребрениот навез на***
***иконата-историја***
***Еве сме твои ученици,***
***пријатели, гости...***

***Ене го црквичето и гробот***
***што ти се сони.***
***Ене ја сенката в око***
***прелажана како те слуша.***
***Ко глужд во непорочна душа***
***Ене ја длапката од твоето***
***лице***
***Во песокта ветрон што ја***
***гони.***
***Оваа метежна земја***
***метежнику нејзин еве ја стои***
***Во неверојатен дослух со***
***лебното зрно***
***Во кое дрти***
***Иднината.***

***А, молкот, и речит, е само***
***молк.***
***Дале беше ангел земен, или се***
***небесен човек***
***Седно - сужен на песната***
***твоја***
***Прстен свршенички на***
***ракатa од Татковината***
***За довек.***

→

*Јован Котески*

### *ПРИЌЕ*

***(Пролетта 1980 година, со Михаил Ренцов го сретнуваме Блаже Конески на улица, со куфер в раце и авионски билет упатен кон аеродром, за да отпатува во Белград. На некој собир да изложи научна теза... Има уште еден час до поаѓањето на автобусот за Петровец. Го поканува ме на отпочинка во „Победа“. Се согласува. Ни објаснува дека утре неизоставно треба да биде со колегите... Но времето минува, часот за поаѓање „испарува“, а виното, капка по капка се прелева во чашите. Вечерта, со љубезноста на службеничката од аеро-агенцијата, некако средуваме Блаже утрото да отпатува за Белград, со првиот можен авион)***

***... И сега кажете, како може***
***да се напушти***
***оваа божја солза дотечена од***
***Тиквешијата***
***и да се патува, да се лебди, да***
***се лета***
***(а да се остави богатото***
***приќе на есента)***
***и да се ака меѓу растопените***
***крилја на Икар,***
***кај што патувањето***
***секогаш е смерно***
***а целта, колку и да е јасна, е***
***неизвесна!...***

***... И сега кажете, како може***
***да му се угоди на огнот***
***а да не се растури пепелта?!***
***- Дионис имал право***
***кога врз пехарот, покрај***
***капка, сликал и буква!***
***„Трико вино“ секогаш има***
***вина за многу драми,***
***па и за онаа - „да се биде или***
***не“, кога Хамлет***
***безразложно си ги копа сопствените бунари***

три на изразита културна радијација“ („Македонската поезија во медитеранска сфера“, ЗЛК, 200).

Од изнесеново може да се заклучи дека сфаќањето на Конески за континуитетот не го следи линеарниот, позитивистички модел, туку дијалошкиот или интердискурзивниот модел. Ваквиот модел, се разбира, има и свои критичари (најчесто од позитивистичка, феноменолошка, формалистичка или ортодоксно-структуралистичка провиниенција) кои сметаат дека тој не само што врши дестабилизација на културата (а со тоа и на литературата) како структура, туку и дека внесува анархија во неа, дека апоретички ја отвора и ја фрла во бездната на многузначноста (*mise en abyme*). Феноменолошкиот пристап, на пример, историскиот континуитет го смета за низа од тоталитети кои следат по принципот на радикален прекин или замена на еден тоталитет со друг. Така сватениот континуитет се базира првенствено врз прекинот или дисконтинуитетот со кој се промовира следниот тоталитет во низата. Формалистите, пак, се занимаваат со откривањето и дефинирањето на „трајните основи“, т.е. со морфологизација на структурата како форма, итн. Тие сметаат дека, низ анализа, дисперзираните настани треба да се реорганизираат, редуцираат (некои дури и да се избришат), сé со цел да се оствари толку посакуваниот „мазен“ континуитет. Неоисторичарите, меѓутоа, сметаат дека дисконтинуитетот или прекинот не е можен и дека тој постои единствено како опозиција во метафизикализиранaта спрега *континуитет* ↔ *дисконтинуитет*. „Дисконтинуитетот“, велат тие, „беше стигма на темпорална дислокација, па затоа задачата на историчарот беше да го отстрани од историјата“.[11] Согледувајќи ја неможноста на таквиот механички „рез-и-спој“ зафат, тие пристапуваат... приоѓаат кон трансферирање на дисконтинуитетот во континуитетот (или обратно), со што радикалниот прекин е секогаш под бремето на *одложеност* што му го наложува континуитетот, а линеарноста пак постојано наидува на пречки што í ги поставува дисконтинуитетот. Со анулирањето на крајностите во дихотомната спрега се врши и деконструкција на тоталитетите во линеарната низа со што, како што вели Мишел Фуко, се ослободува едно „огромно поле“ кое постструктуралистите го нарекуваат „текстуалност“, но поле што и покрај својата многузначност, според Фуко, сепак може да се дефинира и тоа однатре, со низа правила што не се ниту однапред дадени,



нити засекогаш детерминирани, туку подлежат на постојана историска трансформација.[12]

Говорејќи за проблемот на *многузначноста* на песната како структура, Конески укажува дека, „терминот, за жал, не е прецизен и води лесно до недоразбирање", бидејќи „во критичарската практика тој придобива *вредносен статус* со примена што породува симплификација", па додава дека „ако е неприфатлива еднослојната дискурзивност, неприфатливо е и толкувањето на многузначноста како *отсуство на определена содржина* на поетскиот исказ, зашто со тоа се руши комуникацијата меѓу текстот и читателската публика" („Антиципации", СПЛ, 99, подвл. З.А.). Со ваквиот критички став Конески отфрла две гледишта: првото е формалистичко, типично за ортодоксната формалистичката критичка теорија, а второто – постструктуралистичко, типично за најрадикалното крило во американскиот постструктурализам (Џ. Хилис Милер и Пол де Ман, на пример). Имено, како прво, тој не се согласува со вредносниот тип критика за која се заложуваат Новокритичарите и дека таквата критика може да ја симплифицира и сведе на вредносен суд (па макар тоа биле и *судови*) дури и многузначноста на песната со што на истата и се одзема дијахрониската димензија, и второ, дека многузначноста на песната не треба да ја втурне нејзината содржина (а со тоа и нејзината историчност) во еден застрашувачки, апоретички отворен амбис (значи не во пријатна *плетора*, т.е. изобилство, туку во шизофреничен *симулакрум* од Елиотовски „скршени слики"), со што би се анулирала нејзината комуникабилност. Дури и де Ман вели дека „да се разбира првенствено значи да се определи референцијалноста на еден текст. Сé дури разликуваме помеѓу дословно и фигуративно значење, сé дотогаш можеме да ја преведеме фигурата назад кон нејзиниот референт".[13] Затоа, Конески го предлага следново:

*Неисцрпни варијации се јавуваат во процесот на комуникација,* **зависно од учесниците** *во него, како и* **од мигот и опстановката во кои се реализира чинот на комуникација**. *Само во оваа смисла може правилно да се толкува поимот на многузначноста на песната, односно на секој литературен текст. Неисцрпни се можностите во неограничено повторуваните случаи на восприемање на еден слоевит, односно литературно валиден текст. Така е неисцрпен изворот над кој се наведуваат да пијат жедните од поколение до поколение.* **А се знае дека тој ги пои со вода еднозначно** (Исто, СПЛ, 99, подвл. З.А.).

Значи, да заклучиме, Конески, слично на Фуко и Џејмисон, смета дека во континуираниот развиток на една култура или литература, иако обележан со подеми и паѓања, „во зависност од учесниците... и од мигот и опстановката во кои се реализира чинот на комуникација",[14] треба да се изнајде (и постојано да се изнаоѓа) некој „концепт на доминантна културна логика или хегемониска норма",[15] според која ќе се врши селекција и апропријација на мноштвото установени разлики што се јавуваат во текот на тој процес. Конески, на нему својствено илустративен начин, посочува:

*... секое време е фасцинирано од некои водечки идеи, па сé што се одделува од нивниот тек оди на маргината. Како да се одвива еден* **драмски дијалог** *во духовната сфера – се чувствува кои реплики се на место и се поврзуваат во смислена верига, а што треба да мине покрај слухот како*

→

***за да го дозамати овој личен***
***свет!...***

***... И сега кажете, како може***
***да се остане цел во целината***
***а да не се биде со словото на***
***обврската земна,***
***да се има закон по кој***
***доблестите се упатуваат***
***по сончевите магистрали кај***
***што царува светлината,***
***а мракот неизбежно се***
***згуствува во дамка темна?! -***
***Тогаш виното, трпко и***
***крепко, ја зема вината***
***зашто во него, како што рече***
***мудрецот, е вистината...***

***... И сега кажете, нели не***
***најастија, ами на патија***
***почива светот широк а***
***волен, мошне болен***
***од зависта на луѓето што ќе***
***нé прогонуваат***
***и по нашата смрт што***
***неминовно се ближи,***
***а човекот, таа рожба, твој***
***вруток на животот, волен***
***ја одредува границата од***
***скитија***
***- Пастир, Црн Овен, со***
***крклици страст стрижи а***
***мижи...***

❖ ❖ ❖

*Ката Мисиркова - Руменова*

## ТОВАР НА ДУШАТА

***ЗАПИС***
***На Блаже Конески***

***По неговото смеење***
***просторот не мируваше,***
***По неговото објаснување јас***
***долго немеев,***
***Сакаше да раскажува што***
***пронашол,***
***Каква трампа направил да***
***дојде до***
***Саканата, а веќе поболена***
***книга -***
***Но никогаш не ми објасни***
***чија душа***
***Лекуваа тие пожолтени***
***страници.***

→

*Кога му реков многу сакам да*
*читам,*
*Тој ми одговори: Читај, но*
*гледај*
*Да не се замориш - лек за*
*заморот нема.*
*И одново почна да се смее*
*кога ме*
*Здогледа колку невернички го*
*гледав.*
*Тој знаеше - читањето е*
*товар на душата,*
*А душата ги восприема само*
*тровниците.*



*Влада Урошевиќ*

## НОЌНО СОВЕТУВАЊЕ ЗА ЈАЗИКОТ

*На Блаже Конески*

*Во влажна шума се палат*
*рефлектори:*
*дрвја како врзани жаби*
*скокаат.*
*Во факултетот зад шумата*
*вечераат лектори:*
*од мртвите јазици останале*
*само кокала.*

*Низ шумата минуваат ларви*
*во ноќници,*
*воздушести лаборатории,*
*млечни лаборантки.*
*Сонливите јајца се возат во*
*пајтони-кошници;*
*возачи се дебелите кралови*
*од гатки.*

*Се менуваат фустани: ту*
*венчални, ту ловечки.*
*Tanacetum vulgare, се*
*претставува вратика.*
*Студентите набрзина го*
*учат јазикот ластовечки*
*и се вклучуваат на курс по*
*ноќна граматика.*

*Шумата ноќе има свој*
*сопствен јазик:*
*ту дрдорлив, ту шепотлив,*
*ту наолно немски:*
*глаголите се менуваат*
*според месечевите фази,*
→

*страничен шум. Уште не наставил мигот некои идеи, погледи и становишта да се осветлат во самиот фокус, уште треба тие* **да го чекаат своето време**" (Исто, СПЛ, 98, подвл. З.А.).

Меѓутоа, она што се маргинализира или отфрла како *резидуум* (вишок, остаток, фира) во текот на апропријацијата, според Конески, не е засекогаш загубено, туку „го чека своето време" за (како и суплементот кај Дерида), од маргината да се префрли во „фокусот", во средиштето од структурата и да прерасне во доминанта. Тоа значи дека културата, дури и да ја сфатиме како „поле" (Фуко), а не како тоталитет,[16] е сепак составена од различни видови културолошки импулси кои Рејмонд Вилијамс ги нарекува „резидуални" или „емергентни" од чие препознавање и признавање како такви (но и од степенот на нивното потиснување и бришење) зависи чувството за, и квалитетот на „културната доминанта" во една општествена структура. Според Конески, антиципацијата на ваквите појави во континуитетот на една традиција и култура воопшто, „не е без значење за изучувањето на историските патеки на една идеја до нејзиното излегување на царскиот друм" (Исто, СПЛ, 99), т.е. таа е од извонредна важност за правилен пристап и третман на проблемот содржан во метафизички поставената опозиција *континуитет* ↔ *дисконтинуитет*. Обидот да го обмисли континуитетот за Блаже Конески е постојана преокупација, меѓутоа, при таквиот напор, тој смета дека е нужно и неминовно да се обмисли и *промената*, нејзиното место и функција во наведената дихотомна спрега. Во неговите критичко-теоретски написи наоѓаме бројни места каде се говори за природата на промената што секако заслужува посебно внимание и некоја следна поопсежна анализа.◆

---

1. Блаже Конески, *Стари и нови песни*, Стремеж, Прилеп, 1979, стр. 8.

2. Интересно е да се забележи дека многу вредни искажувања на Конески по ова прашање среќаваме во текстови што не се занимаваат со книжевна проблематика. Така, оваа беседа е по повод „јубилејната изложба на Никола Мартиноски на 15 октомври 1970 г." (Види: *За литературата и културата*, Скопје: Здужени издавачи. 1981, 175-176. Понатаму во текстот скратено како ЗЛК). Тоа ни укажува на фактот дека Конески за континуитетот не говори само во тесни книжевно-историски рамки, туку многу пошироко, во културолошки рамки.

3. Misel Fuko, *Rijeci i stvari*, Beograd: Nolit, 1971, 411.

4. Вреди да се одбележи дека овие термини инцидентно се среќаваат во повеќе есеи на Конески, а на сконцентрирана дискусија се подложени во неговиот есеј „Светскиот литературен процес", првпат објавен во *Разгледи* 7-8, 1989. Не ни е познато колку Конески ја има следено пост-модерната теоретска мисла, но сепак, иако нашата цел не е со прецизна точност да ги утврдиме директните влијанија врз неговата книжевно-теоретска мисла, сметаме за потребно да укажеме дека овие термини се идентични со некои стратешки термини на постмодерната: *окостување* – ossification, *поместување* – displacement, *калемење* – grafting, *пренесување* – transference.

5. Блаже Конески, „Светскиот литературен процес", во: *Светот на песната и легендата: есеи и прилози*, Скопје: Гоце Делчев, 1993, 90. Понатаму скратено како СПЛ.

6. Види: Jacques Derrida, *Dissemination*, Chicago: University of Chicago Press, 1982, а особено во есејот „La Double Séance, 230. Извонредна и крајно компетентна анализа на овој процес е дадена во: Jonathan Culler: *On Deconstruction: Theory and Criticism after Structuralism*, Ithaca, New York: Cornell University Press, 134-156. Дерида етимолошки го изведува терминот од *graphion*, што едновремено значи и перо за пишување, *stylus*. Тој ја проширува аналогијата на калемење растенија врз „калемењето" во текстовните процеси и воопшто во сé она што е содржано во поимот *текстуалност* (историја, традиција, идеологија, итн.).

7. Jacques Derrida, „Structure, Sign and Play...", во: *Writing and Difference*, 279-280. Дерида ни дава една цела листа вакви метафизички поими подложни на деконструкција бидејќи обележуваат постојаност и сеприсутност, како што се: *eidos, arché, telos, energeia, ousia, aletheia*, трансценденталност, свест, Бог, човек, итн.

8. Види: Chris Jenks, *Culture*, London and New York: Routledge, 1993, 10. Мората е инаку дефинирана како фонетска единица со која се определува должината на гласот, а одговара на еден кус глас, т.е. половина од еден долг глас. Меѓутоа, *mora* (лат.), како глагол, значи *колебање, оддолжување, одложување* (Милан Вујаклија, *Лексикон страних речи и израза*, Београд: Просвета. 1980). Така мората има и *диференцијална* и *деференцијална* функција и не претставува единица со која се заокружува еден тоталитет, туку единица која го одложува неговото заокружување. Во таа смисла, мората функционира слично на *différance-от* на Дерида. По однос на нормираниот јазик, на пример, такви мори би биле дијалектите, сленговите, жаргоните, итн.

9. Сметаме дека од денешен аспект ваквата размисла е валидна не само за романот, туку и за поезијата и за секој друг тип текстуалност, како традицијата и културата, на пример На ова укажува и самиот Конески кога во есејот „Поетскиот елемент во прозата на Мирослав Крлежа" вели: „Секако, теоретски е многу тешко да се повлече граница меѓу поезијата и прозата. Секако, и на прозата ѝ е неминовно својствен поетскиот принцип", ЗЛК, 225).

10. M. M. Bakhtin, *The Dialogic Imagination: four essays by M.M. Bakhtin*, Austin: The University of Texas Press, 1981, 264.

11. Frank Lentricchia, *After the New Criticism*, The University of Chicago Press, 1980, 190.

12. Види: Michel Foucault, *The Archaeology of Knowledge*, New York: Harper and Row, 1976, 26-27.

13. Paul de Man, *Allegories of Reading: Figural Language in Rousseau, Nietzche, Rilke, and Proust*, New Haven: Yale University Press, 1979, 201.

14. „Мигот и опстановката" овде ги толкуваме од идеолошки аспект како темпорална и спацијална ситуација во која доминира една идеолошка опеделба или ориентација.

15. Fredric Jameson, *Postmodernism: or the Cultural Logic of Late Capitalism*, Durham: Duke University Press, 1991, 6.

16. За тоталитетот во доменот на културата види во: Raymond Williams, *Culture and Society*, London: The Hogarth Press, 1993, 283, 291. Оваа капитална студија на Вилијамс (првпат објавена во 1958 година), изврши огромно влијание врз формирањето на т.н. „нова левица" во шеесеттите и седумдесеттите години во Велика Британија и САД, а особено врз делото на Тери Иглтон и Фредрик Џејмисон.

именките се однесуваат по
малку старовремски.

Студентите скриени зад
јазичните корени
на цветовите нокни им
шепотат во инките.
Лекторите во паника, вџашени
и ококорени,
ги довикуваат студентите низ
сенките и чистинките.

Потоа меѓу штавел и бурјан,
коприви и бозел
за поетскито збор сите го
бараат лекот:
во овчи бовчи варат змиско
грозје,
во птичји кочии носат жабјо
млеко.

❖ ❖ ❖

Радован П. Цветковски
**ЦРКВА НА ПОЕЗИЈАТА**

Ги нема,
значи - биле.
Па тоа не е лоша тема!
И јас сум бил
штом ќе ме нема.
Б. Конески

1.
Рече: „Се ретчиме“
и си отиде.

Ниеден не останавте од
четворицата.
Умре и смртта.
Болничката соба
не те раздени простум.

Тија дојдоа тој миг
сите песни.
Се изналепија над креветот в
соба
како за прелом на книга.
И тој час
ги подизваде окалките,
но не дофати ниедна од
песните.
Раката остана подадена како
кон книга,
очите се завлекоа
по некој стих
без да го допрочиташ
како што не ги дочита
иконостасите
по нашите цркви и манастири,
фреските под малтерот на
времето,
делата на Петре Гарка и
Макарија.

2.
Рече: „Ги нема,
значи - биле“.

Па ти уште одамна се ракува
со Прличев, Жинзифов,
со Рацин, со Коле Неделковски,
Караманов, Шопов...
Пред тебе отидоа
Божиков, Мошин, Гуте,
Васил Чипов,
Бако, Личеноски, Мартиноски...
И ако има вистинско срекавање
како ќе знаеме
дека сите тие те тречекаа,
и те удостоија
како што е ред?

Можеби те дочекал и Бутчик?!
Средбата си ја закажавте
уште во Париз...
Беше - „од десната страна
на влезот од рајот“.
Можеби,
можеби ако и таму срекавање
има.

3.
Рече: „Се ретчиме“,
а ти како да не си отиде.

за да не падне
твојата црква во Небрегово,
ангели
душата во неа ти ја
донесоа...
И пресоѕидаа црква на
поезијата
сета од зборови
наместо камења свети.
Во неа времето
еден по еден
и нас ќе не зографисува.

4.
Рече: „И јас сум бил
штом ќе ме нема“.

Те нема,
а јавето не е јаве.
Не́ допира твоето раме.
Та ти не си таму,
ти си тука, тука...
Ете тука,
чинам,
отсутен за некое време.
26 декември 1994

(Продолжува на стр.40)



Зад твоето Маркукуле и потаму уште
зад Твојот трескавец со громови и веди
е Твоето Небрегово со брегови многу.
Ти, не сакајќи, се извиши над нив
со славјето - и „Зимското утро“ да Те следи.
Бодле 09. 12. 1993

*Академик Блаже Конески:*

# ЕДНА СИТУАЦИЈА

## И ЕДНО ЛИЧНО СТАНОВИШТЕ

Во поезијата, како и во љубовта, е сé речено, а сепак треба сé допрва да се рече. На мнозина може да им се чини и претерано, кога таа потреба се појавува дури и во мала средина, на јазик на еден мал народ. каква смисла има тоа?

Сакам кратко да се задржам на таа тема, зашто се работи за мојот случај. Повеќе од половина век јас пишувам песни на јазик на еден народ што го сочинуваат околу два милиона луѓе. Да биде мојата позиција уште поранлива, јазикот на којшто пишувам, македонскиот, е кодификуван допрва во 1945 година и јас лично сум зел извесен удел во тој чин, за потоа пак во текот на неколку децении да му се посветам како славист на изучувањето на историјата и современата состојба на својот мајчин јазик. Но не треба да го скријам ни тоа дека за сето тоа време на мојата литературна и научна дејност од некои центри на моќ на Балканот ни се оспорува правото да пишуваме на свој јазик и да се сетиме за современа народна заедница. Дали не се работи тогаш за една неразбирлива и безрасудна тврдоглавост од наша страна?

Ми го поставуваа не еднаш директно прашањето дали се исплаќа човек да создава јазик за два милиона луѓе. Што можев да одговорам? Можев да свртам на шега и да речам дека судејќи по тоа што не сум богат човек таа работа не била лукративна. Сепак, јас најсериозно велев дека некој што подобро од нас сите знае какво треба да биде устројството на светот очевидно решил покрај големите народи и јазици да има и мали народи и јазици.

Но дијалектичката вештина не го спасува човека од чувството на потиштеност, кога неговата дејност се следи со потценување и презир. Македонските поети се наоѓале и се наоѓаат постојано под таа психичка пресија.

Првите мои песни на македонски јазик датираат од 1939 година. Имав тогаш осумнаесет години. Веќе во една од тие најрани песни јас ја искажувам горчината од реалноста, во која требаше да настапи нашата генерација. „Рика во мене маката - се вели таму - дека сум роден во смачкано племе“. Но, за жал, никој не избира кога и каде ќе се роди. Нашата земја, Македонија, беше најрано христијанизиран словенски регион. Но во XIX век тој регион стана периферен спрема центрите на националната диференцијација на Балканот. Ни еден од тие центри не беше доволно закрепнат во културен и економски поглед да може да ги привлече во својата сфера нашите краишта и да го модернизира животот во нив. Ние не можевме да чекаме дури тие да созреат. Кај нас почна самостојна национална акција. Така, по силата на историските околности, се случи да станеме мал, оспоруван народ. Ние, мојата генерација, тогаш млади и неопитни, тргнавме во животот посветени на македонската идеја, готови да ѝ служиме како на нешто свето и светло, загрижени за судбината на својот народ. Ние бевме уверени дека имаме браќа во целиот свет. Кочо Рацин (1908-1943), когошто ние го сметаме за основоположник на современата македонска поезија, во една своја песна ѝ се обраќа на мајката со молба да не жали што не стекнал свој дом, зашто куќа му е целиот братски свет. Но оние од спротивната страна ни поставуваат постојано граници, сопки и пречки. Цели педесет години подоцна јас бев принуден да се вратам пак на мотивот од својата спомената рана песна и дури со иста болка да изјавам дека „уште рика маката во мене дека сум роден во смачкано племе“, а на друго место да речам дека ние, македонските поети, вршиме можеби „најзалудна работа на светот“. Сепак не се предавав. И мојата вера најде во истата песна израз во зборовите: „Но сепак, се надевам, дека не е туку така / што сум бил подложен на таков искус / и на таква една мака“.

Како што гледате, мене многу ме окупирало прашањето за смислата да пишуваш поезија на јазик на мал народ. Не еднаш сум го чул мислењето, и од свои пријатели од странство, дека сум јас погрешно пласиран човек. Тоа значи дека не требало да се родам каде што сум роден или, во најмала рака, требало со време да се иставам оттука и да си ја барам среќата на друго место.

Познато е дека некои поети, и кога почнале да пишуваат на својот „мал“ јазик, подоцна со успех се потврдиле и стекнале дури меѓународна репутација, преминувајќи на некој светски јазик. За таа појава се наоѓа објаснение во една целосна општествена и лична ситуација. И мене не еднаш ми се обраќале со прашање зошто не пишувам на еден од веќе афирмираните јужнословенски јазици. Во мојата ситуација не беше можна ни помислата за таква преориентација. Зошто? Затоа што за мене едно такво решение би значело интимен пораз. Јас би го доживеал тоа како изневера кон својата генерација, кон своите врсници, понесени од македонската национална идеја. Не еден од моите другари падна како жртва за таа идеја во годините на антифашистичкиот отпор. Загинаа и неколку македонски поети, меѓу нив и нашиот родоначалник, Кочо Рацин. Јас не можев да го погазам нивниот завет. Сакам за да нема недоразбирање, да подвлечам дека е тоа мој личен опит и дека јас не мислам својата позиција да ја обопштувам и да ја сметам задолжителна за секој македонски писател. Секој се наоѓа во некои посебни околности и секој има право на свој избор.

Иако под постојана психичка пресија, јас ни најмалку не се чувствував како провинцијалец, исклучен од светскиот литературен процес. Јас ја гледав шансата на младите литератури во едно резултатно вкрстување на вредностите на локалната традиција со литературните струења што се шират од центрите на изразита културна радијација. Современата македонска поезија има постигнато забележливи резултати имено во еден таков контакт. Притоа не треба да се губи од предвид дека и компонентата што именуваме како локална традиција не е ограничена само на дадена етничка група и нејзиниот јазик, ами претставува структура, создадена во една многу поширока културна сфера, во која тој народ и неговиот јазик биле со векови инкорпорирани. Тој процес и тие резултати не можеа досега да бидат спречени од балканските циници, планери на геноцид. Имено, постигањата на македонската литература во повеќе жанрови за последниве педесет години се најдобар показ за тоа дека ние не сме имале зошто да чекаме. Сега тие имаат можност барем да срушат нешто вредно.

Така ви раскажав јас нешто и за својата поетска судбина.◆

**(Текстов е диктиран на акад. Зузана Тополињска кратко време пред неговата смрт)**

*Студија*

# КАРИЈАТИДА ШТО ГО ДРЖИ СВОДОТ

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА МАКЕДОНСКАТА ЈАЗИЧНО-ЛИТЕРАТУРНА И КУЛТУРНО-НАЦИОНАЛНА ИСТОРИЈА

*Блаже Ристовски*

Ликот на современиците во голема мерка претставува огледало на своите претходници. Во секој народ и во секоја култура постојат каријатиди што го држат сводот на духовната и материјалната градба на историјата. Тоа се спомениците на цивилизацијата кон кои поколенијата со особен респект чувствуваат пиетет. Во последно време, меѓутоа, во нашата средина како да завладеал духот на еден разурнувачки нихилизам и едно крајно непочитување на другиот и особено на поистакнатиот. До каде стигнавме се гледа и од односот дури и спрема таквата монолитна каријатида во нашата најнова историја како што е делото на најмонументалната, најпрофилираната личност во македонистиката и воопшто во славистиката во Македонија. Од чие име и за чии интереси го прават тоа?

Македонскиот народ, по Крстета Мисирков, не создаде друго име што заора толку длабоки бразди во македонската духовна нива и што толку широко и далеку ги распростре своите мисловни радијации на планот на науката и литературата. Волшебниот поетски опус на Блаже Конески, и покрај најласкавите оценки и почести уште при животот на авторот, допрва ја очекува оценката на историјата. Неговиот јасен, изразен и смисловно исцизелиран јазик и стил, неговата најмакедонска реченица излеана како од устата на баба му Дунавка, неговата едноставност на мислата и јасноста на сликата ја прават неговата поезија уникална творба не само во пазувите на македонскиот Парнас.

А неговата научна мисла го облагороди слободниот полувековен период на неговиот народ. Речиси нема област од општествените дисциплини каде што не ставила прст плодоносната рака на Блаже Конески. Скоро сé што имаме создадено во втората половина на овој XX век во сферата на филологијата и литераурната наука, и посебно во културно-националната историја, го носи печатот на неговото име. Тој е автор на првата кратка историја на македонската литература, на првата граматика и на првата историја на македонскиот јазик, на првата наша фонологија, редактор на првиот македонски речник, редактор на првата македонска научна периодична публикација... Беше еден од основачите на Друштвото на писателите на Македонија, на првиот македонски факултет, на Институтот за македонски јазик, на Македонската академија на науките и уметностите и на многу други национални научни и културни институции и асоцијации. Па сепак, Блаже Конески ќе остане во историјата пред сé како поет и како научник.

Своите научни интереси Конески ги пројавува уште како студент во времето на Втората светска војна. Софискиот универзитет и богатите библиотеки му овозможуваат да навлезе длабоко во порите на македонската јазична, литературна и културно-национална проблематика. Затоа и не е чудно што уште во мај 1945 година 24-годишниот славист ја подготвува брошурата „Македонската литература и македонскиот литературен јазик", објавувајќи ја истовремено и антологиската „Збирка на македонски народни песни", преиздадена по две години, кога ја подготви и првата збирка песни од НОБ во Македонија под наслов „Од борбата". Народното творештво му остана постојана опсесија, него со жар го проучуваше и со ретко разбирање го издаваше.

Како уредник на сп. „Нов ден" во 1947 година се зафати со проучувањето на оставнината на К. Рацин, а во следната година и неговите „Богомили", навраќајќи се не еднаш и подоцна врз творештвото на овој знаменит свој претходник.

Во драматичните околности на 1949 година, само четири години по Ослободувањето, Б.Конески ја објавува фундаменталната книга „Македонските учебници од 19 век" со укажувачкиот поднаслов „Еден прилог кон историјата на македонската преродба" што десет години подоцна беше преобјавена со новиот наслов „Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век", веќе ослободена од наслагите со дневнополитички призвук диктирани од односите и состојбите по Резолуцијата на Информбирото. Тука првпат и најопстојно, со нова фактографија и сериозно поставена аргументација авторот го обрабо-

# ПОЕТИТЕ ЗА КОНЕСКИ

*Петар Т. Бошковски*

### *ПЕСНА ЗА БЛАЖЕ КОНЕСКИ*

***Колку малку зборови,***
***а колку голема песна!***
***Ете тоа ти се вели***
***поет со богат јазик.***

❖ ❖ ❖

*Михаил Ренцов*

### *РАКОПИС*

*На Блаже Конески*

***Постои во мене***
***еден ракопис***

***Древен:***

***Со знаци тајни***
***со сказни тајни***
***со небо што чудесно***
***блеска***

***Од тој ракопис древен***
***Н е к о ј***
***секојдневно издишува***
***и тајум низ мене***
***испишува***
***една чудна***
***чудесна***
***песна.***

❖ ❖ ❖

*Јован Павловски*

### *КАЗНАТА НА КОНЕСКИ*

***Доживува нешто***
***невообичаено:***
***сé уште е во тој магепсан***
***простор,***
***меѓу легендите и сказните.***
***Ситни подробности го***
***збогатуваат***
***неговото контролирано***
***однесување,***
***неговата духовна***
***активност.***
***Вкрстува разнородни***

→

ти македонскиот XIX век, особено неговата втора половина, со осветлување на преродбенските процеси во борбата за македонски јазик и македонски училишта како клучна манифестација на процесот на формирањето и афирмацијата на македонската национална мисла и акција.

Пишувана со строго контролирана мерка на зборот и мислата и со истенчено чувство за одговорност при оценката на фактите и аргументите, со јазик и стил едноставен, јасен, концизен, читлив и разбирлив, монографската студија „Кон македонската преродба" ни денеска ја нема загубено автентичната научна виситна и претставува секако најцитирано проучување на оваа тема. Вистина, деценискиte истражувања на македонската наука потоа изнесоа на видело и многу нови податоци и сознанија за преродбенскиот развиток во Македонија, се осветлија и нови дејци и непознати дејности во овој период, но напишаното од Б. Конески сеуште останува како непобледена основа, неизменлива од времето.

Тука првпат се сумирани податоците за учебниците на македонски јазик и првпат од македонско гледиште се осветлени ликовите на Партенија Зографски, Кузман Шапкарев, па се нафрлени и првите основни информации за Димитар Македонски и Венијамин Мачуковски, но исто така е претставен и првиот научно обоснован профил на македонскиот национален деец-"македонист", револуционер и војвода, лексикограф и учебникар, но и автор на поемата „Самовила Македонска" на македонски јазик преку препечатката во в. „Марица" направена во зборникот на Петар Драганов. Со педантно собраните и критички систематизирани податоци главно од бугарскиот и српскиот печат, Конески восхитува со маркирањето на магистралните линии на втората половина на македонскиот XX век.

Но уште во следната 1950 година младиот славист го публикува првиот учебник „Македонската литература од 19 век. Краток преглед и текстови" што само по две години се појави и како второ издание. Ако се исклучи краткиот текст од 1945, тоа беше првото претставување на македонскиот литературен развиток во минатиот век - од Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ до појавата на Крсте Мисирков и книгата „За македонцките работи". Тоа беа првите литературноисториски профилирани скици за македонските литературно-културни дејци: Ј. Крчовски, К. Пејчиновиќ, Димитрија и Константин Миладиновци, Рајко Жинзифов, Григор Прличев и Крсте Мисирков, со одбрани текстови од нив, како и од некои ракописни зборници и објавени прилози од П. Зографски, К. Шапкарев, Ѓ. Пулевски, Д. Миладинов и М. Цепенков. Така конципирана оваа книга долги години претставуваше и единствен прирачник по македонска литературна историја во нашите средни училишта.

Истовремено, во 1952 година се појави и првиот дел од првата научна „Граматика на македонскиот јазик" (паралелно со онаа на Хорас Лант на англиски), а по уште две години и вториот нејзин дел, каде што се прави опстоен преглед не само на јазикот на словенската писменост во Македонија, туку и мошне опфатен историјат на развитокот на борбата за македонски литературен јазик во XIX и XX век што автоматски го вклучува и развитокот на македонската литературна реч во овој период.

Во 1953 година интензивно го проучува Григор Прличев, а во

→

следната година и Марко Цепенков, два различни лика од една епоха. Како професор на Филозофскиот факултет и соработник на Институтот за македонски јазик во 1956 година Конески ги проучува старите текстови од Македонија од Охридската книжевна школа и го издава „Враешничкиот апостол", а подоцна се нурнува и во проучувањето на Кирил и Методија и Климент Охридски.

Во 1961 година излегува првиот том од „Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања" под редакција на Блаже Конески, додека вториот том е објавен во 1965, а третиот во 1966 година. Тоа е времето кога се појавува и неговата фундаментална книга „Историја на македонскиот јазик" (1965), а во следната година и зборникот „Македонски текстови 10-20 век" (заедно со О. Јашар-Настева), каде што со кратки објаснениja и првпат се публикуваат некои текстови од нашето писмено наследство.

И не како инвентар, туку како маркантна појава од зрелото перо на еден исклучителен резон, треба посебно да се нагласи појавата на малата книшка од триесетина странички во 1968 година под наслов „Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици". Таа претставува всушност предизвикан одговор на агресивните тонови во науката и политиката на нашиот источен сосед и со богата аргументација и нагледни паралели со другите словенски нации и јазици на најјасен начин е покажан развојниот пат и природното место на Македонците како народ и на македонскиот како литературен јазик во словенската историја и во современоста. Ова не беше првата негова полемика за одбрана на националниот ентитет на македонскиот народ и јазик и примерен приказ на нашата историска и национална свест, но ова е сигурно најсериозниот показ дека и полемиката може да се води на највисоко научно ниво, со достоинство, познавање и одговорност за изречениот збор. Конески и ја завршува полемичката студија со едноставните вистини дека вака поставеното прашање „не е само наше, ами се поставува во светски размери" и дека „една млада нација како тежок притисок го чувствува тоа кога ѝ се откажуваат историките права и дека тоа чувство е исто многу важен фактор во оние тензии што настануваат меѓу народите во светот". „Бидејќи -вели- интересите на народите многуструко се вкрстуваат, целосната афирмација на една млада нација во овој поглед не е лесен процес и се постига постепено, не со ситно пазарење со оние што претендираат да го држат клучот на нејзиното минато, ами со конструктивна културно-творечка дејност во сите области. И нашата национална афирмација го следи тој пат." Заштo, завршува Конески: „Секој народ има право да бара да не се зема против него бусија во неговото минато, па макар во тоа минато да има не повеќе заслуги и слава отколку што им се паѓа на простите луѓе што ја орале и сееле почвата насекаде во светот."

Треба да се спомнат и значајните изданија на текстовите на Кирил Пејчиновиќ (1968 и 1974) и Јоаким Крчовски (1974), како и старите „Записи" (1974) и подоцнешните „Избрани страници" (1987) од Јордана Хаџиконстантинов-Џинот и преводот на „Тиквешкиот зборник" (1987). Кон сето тоа треба да се додадат и студиите за К. П. Мисирков што го проследуваат и новото фототипно издание на неговото дело „За македонцките работи" (1974). Предговорните текстови кон овие публикации претставуваат најполни историсколитературни профили за овие автори и појави пополнуваат суштествен дел од македонската литературна историја. Тука секако спаѓа и обемното издание „Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози" (1986), каде што првпат се собрани поголем број негови прилози за разни литературни, културни и национални дејци и појави, а во томот „Јазични теми" (1981) се обединети неговите порано објавени книги „Од историјата на јазикот на словенската писменост во Македонија" (1975) и „Јазикот на македонската народна поезија" (1971) што претставуваат научни трудови со фундаментално значење за сфаќањето на историјата на писменоста и писмената култура во Македонија, но и за нашата народна поезија како живо наследство и стамен постамент за процесот на литературното создавање кај нас.

Освен историографските истражувања на Блаже Конески за македонскиот јазик и македонската литература, треба да се додаде дека тој остави и најразновидни написи и записи од поширокaта област на културата и националната историја што во најголемиот дел се расфрлани по разни весници, списанија и зборници. Тие го чекаат истражувачот на неговиот богат и разностран опус за да подготви едно полно и критичко издание и да може така да ѝ се претстави на заинтересираната јавност како свето завештание за наредните генерации.

И без обѕрнување на срамните писанија на недостојници од типот на некакви Драгни Драгневци од некаков диверзантски „научен институт" што се силат да го принизат ликот на еден национален корифеј со цртање фантазмагорични „икони" со минатовековни атавизми од најниска сорта.◆

# ПОЕТИТЕ ЗА КОНЕСКИ

*содржини,*
*објаснува општи слики,*
*поединечно ги именува*
*нештата.*
*Лежи во убавото место од*
*животот*
*и на свој начин се насмевнува.*
*А казнет е:*
*низ толку сложени процеси*
*треба да го прочисти зборот!*

❖ ❖ ❖

Трајан Петровски

## ПРОБУДА

На Блаже Конески

*Јас влегов во Охрид со обична*
*руба*
*Дете бев од сказни со*
*планинска душа.*
*Зад мене останаа милите што*
*љубат*
*Заробени светци, фрески што*
*се сушат.*

*Ме пратија тие со благослов*
*морлив*
*Задумани дали лика ќе им*
*красам*
*Дали ќе ме сомеле*
*животворецот горлив*
*Пред да смогнам сили тивок да*
*се гласам.*

*Ме пратија тие сал со корка*
*лебец*
*Задумани уште и за други*
*нешта*
*Тие горки билки под плавното*
*небе.*

*Подуплашен тогаш не знам на*
*што личев*
*А помнам сред ѕвезди кошмарно*
*што блештат*
*Ми идеше в соне нервчикот*
*Прличев.*

Милан Терзовски

## МОРА

На Блаже Конески

*Среде полноќ се протегам*
*телесата болат горат*
*од детството си ја гледам*
*под покривка здушна мора.*

*Како да те скротам милна*
*до далечни зори бели*
*поројна си и пресилна*
*пустошна си не се делиш.*

*Се гушкаме како чеда*
*на животот сме му гости*
*нé поведе тешка беда*
*од земјава Бог да прости.*

16.12.1993 г.

❖ ❖ ❖

Петар Наневски

## ДВИГАТЕЛ

На Блаже Конески

*Стерната молчи во сенка*
*на истурен часовник а соколот*
*надлета легло*
*во цртанките на Везилката*

*Златни прсти зрачат лач*
*преку оргулите а гугучка гучи*
*на врвот на писалката*
*и со сонцето*
*дијалози на Мајчин*

*Високо се тргна времето на*
*исток*
*Народот сред народи оди*
*да го споменува*
*двигателот на изгрев*

*Небрегово би Блажево а Тој*
*македонски завет*
*во сеопшта одост.*

❖ ❖ ❖

Тихо Најдовски

## СПОМЕН

*Едно лето без Блаже Конески*
*Пред секоја нова година му ис-*
*пакав честитка.*
*Овој снежник останав без тоа*
*задоволство.*

*Месец штом дојдеше снежен*
*срцето бран го галеше нежен*

*Радоста на крила дека ќе ти*
*пишам*
*збор или два љубов што дишат*

*Се ближи крајот на едно лето*
*натежнало сал време клето*

*Болката боли без да се каже*
*го нема веќе нашиот Блаже*

*Болката боли болката трати*
*спомен се буди душата пати*

*Како да ти пишам кога те нема*
*судбата сакана желба ми зема*

7 декември 1994

❖ ❖ ❖

Петре Бакевски

## БАСТУНОТ НА КОНЕСКИ

24 ноември 1988 год.
во Титов Велес

*Се качува поетот на бината-*
*таа е височка, на неа*
*микрофонот.*
*Се потпира на бастунот -*
*да ја закрепне мислата, зборот*
*да го изостри!*
*Зад него, на слика, Рацин!*
*Се врти поетот кон лицето на*
*Рацин!*
*два погледа - две судбини,*
*меѓу стиховите тече некој*
*молк,*
*недореченост -*
*што да си кажат двајвата*
*поети меѓу себе!*
*Се гледаат колку да се*
*поздравват.*
*Меѓу нив сé е кажано -*
*како стари пријатели*
*песната сé кажа за нив!*

*Се врти бастунот кон салата,*
*го потпира стариот поет,*
*и чиниш -*
*свеченоста е завршена!*

*А тој -*
*го дига бастунот и говори -*
*беше прв и неговите стихови се први!*

*Времето сé уште ги храни песните*
*Легендата треба да се заокружи*
*Догматските сили се победени!*

*Мавта бастунот на стариот поет*
*Го вперува кон салата,*
*кружи со чудни кругови,*
*нечиј остар поглед стрела во нечии очи,*
*можеби ќе погоди во нечија совест!*

*Мавта бастунот и опоменува*
*Надвор е зима, врне снег,*
*Ноќта одминува тивко во заборав,*
*Луѓето излегуваат од салата,*
*надвор е зима, паѓа снег,*
*си одиме во својата осама,*
*ноќта одминува тивко во заборав -*
*О, боже што рече поетот*
*и каде исчезна со својот бастун!*

*Надвор е зима, врне снег*
*Воопшто рече ли нешто нашиот поет!*



*Атанас Вангелов*

**ЗАВЕТ**

***(Четврта постхумна песна на Блаже Конески)***

*1.*
*Треба да знаат*
*и треба да можат*
*тие што еднаш,*
*тие што први*
*загубиле вера*
*во светоста, во светот,*
*во себеси тие што*
*како во бога*
*веќе загубиле вера;*
*треба да знаат*
*и треба да можат*
*тие на кроткоста*
*што í се верни*
*по простата мера*
*на неимоверноста;*
*треба да знаат*
*и нека можат*
*од себеси да го*
*спасуваат светот*
*за да го спасат*
*барем во себеси.*



*2.*
*А има и постои*
*тој што долго чмаел*
*во темница и бес;*
*а има и постои,*
*во солза врела скрит;*
*окован и врзан свет*
*од деспотски јасна*
*но сепак - свест;*
*и ете - тој го напуштам,*
*и ете - тој ме напушта,*
*и ете - уште слушам:*
*еден намразен и мразен,*
*погазен и згазен*
*свет се урива сега*
*во згазена, мразна,*
*во смирена душа;*
*и една згазена и мразна,*
*и отсутна душа*
*копнее и пека,*
*и сé уште ека,*
*таа пак ќе чека*

*токму таков свет.*

*3.*
*Сум го наслушувал,*
*сум го вабел само*
*тој татнеж и екот*
*на подземни води;*
*од стрништа, од скрки,*
*од плавен говор*
*на древни старци,*
*од здив на земја,*
*од тајни знаци,*
*од глината која*
*во рацете на Рацин*
*станувала песна*
*мене ми одел и моќен,*
*и морен, и машки,*
*ми идел пред праг*
*од срцето светот:*
*страшен и врашки*
*заведлив и драг,*
*ми идел како глас,*
*како закана и спас,*
*како првичното јас.*

*(од песната „На безгласје глас“)*



*Ристо Ѓ. Јачев*

**ПЕСНА НА ВЕСЕЛИТЕ МАТУРАНТИ**

*...“кажи со какво дело те навредив...“*
***Блаже Конески***

*Во мугри бавно се вртам кон Водно.*
*Го гледам Скопје ко некогаш Блаже.*
*Бе ми е до песна ниту до слави*
*матуранти весело тресат глави.*

*Одамна јас им свртив грб на слави.*
*Одам низ светов со илјада мори,*

(Продолжува на стр. 47)

*Проза*

# ЛОЗЈЕ

**Блаже Конески**

Од долчето се искачија право в лозје. Долу псеокот чкрташе, а овде е земјата ровка, стапалките леко се одбележуваат. Мало е ова лозје и запустено - две-три стотини пењушки, како случајно поникнати.

- То најди си сенка, - рече едниот - а јас ќе се лекувам овде на сонце.

Тој се спружи и се распетла да го пече колкот. Другиот остана за малку загледан. Претпладневното сонце уште не го заморува погледот што следи постапна брановитост од најближните тревки до сивоста на камењарот над лозјето.

- Што, не се догледува лесно мојот имот?
- Мало ти било лозјенцево.
- Раѓа колку за чавките, не бој се.

Другиот си најде место одма тука, под расчаталена лоза, ја остави настрана книгата што ја носеше, не иставајќи ја дланката од неа, и легна на плеќи. Проѕирност на лозје: зрната уште не се зазреани, меѓу лисјата се гледа чисто небо.

Двајцата млади луѓе се вратија вчера, по јунските испити, од Белград. Едниот е заправо дојден на гости. Другар му го изведе веднаш в лозје, повеќе дека сакаше самиот да го искористи сонцето. Кај него беше констатиран почеток на костна туберколоза, и требаше да се лекува.

- И сепак ова лозје не е обично лозје - рече тој. - Тоа е животно дело на татка ми. Сакаше да остане нешто од него. Еден спомен. Како сега да го гледам кај си шурка низ лозјево, кус, одвај капата му се гледа оддалеку. Туку си буцка, туку ја поправа оградата.

- Па лозјето нема ограда.

- Го разградиле. Зар некој ќе го чува? Чудна е таа потреба кај луѓето - да се овековечат. Но пак фала му на ста̂риот - барем во свое лозје го печам колков.

- Ајде да се чита малку, - рече другиот и ја прибра книгата.

На страниците паѓаат леки сончеви дамки меѓу лисјето. Уште е рано да почне да зрее гроздот. Тишина. Шумнува по некој лист. Некакво сочувство буди лозјево, како да има душа.

- Не е лошо да го заградиш.
- Здравје боже.
- Што - здравје.
- Знаеш ти, Марко, какви лозја градам јас сега. Ајде нив да ги кроиме. - И почнува провлечено: - Лозје имаше Соломон во Валамон... Ќе подраниме во лозјата да видиме дали цути виновата лоза, дали заврзува грозјето... Драги мој, таму ќе ти ја дадам љубовта своја... Фатете ги лисиците, малите лисици што ги расипуваат лозјата, зашто нашите лозја цутат.

- Добро, знам, знам, - го прекинува Марко малку нетрпеливо и се свртува.

- Ех и ти, ми го нејќеш зборот. Да ми е сега Елена место тебе!

„Не ќе требаше да се распетлуваш,,, посака да каже Марко, но нешто го задржа.

Неговиот другар е од скоро вљубен - му дојде тоа некако заедно со болеста. Прв-пат така силно и, како што се чинеше, првпат среќно. Тој користеше секој повод да му расправа на Марка за таа девојка „со душа како топол лебце“. Марко од своја страна си го задржа и по оваа новост односот што го имаше спрема него откако се знаат. Тој умееше да ужива во неговото расправање, и едновремено да му се подбива безобзирно. Поради таа Елена го нарече Агамемнон. Беше тоа еден лек и немарен начин на надмошност, што и пријател како самиот да го бараше: како од устата на друг човек да ги слуша своите сопствени внатрешни слатко-пакосни потрфлања.

Но од вчера вечер се измени нешто и го тера Марка да избегнува таков разговор. Ја запозна таа Елена на станица. Одвај да ја погледна - нешто мало на штикли што му пафташе оддесно со ракавот од мантилот дури брзаа да најдат место. Возот беше веќе преполнет и тие тројца се сместија на кофери во ходиникот. Ноќта се провлече спора и досадна. Вагонот неосветлен. Таа ја прими Марковата рака во темницата. После тој полека и долго ѝ ја мазнеше ногата.

Марко го ѕираше одвај од другата страна темниот профил на Агамемнона. Тој седеше малку одделен од девојката и како да се силеше да остане буден, за да не ја докосне случајно во тресењето на возот. Погледнувајќи го понекогаш, Марко го преживуваше истото она чувство на безобидна потсмешливост со кја ги примаше неговите вљубени фантазирања. Пак е Марко во улогата на благ изобличител на неговите занеси, сега само малку поопипливо ги разголува.

На некоја станица таа го замоли другар му да донесе вода. Сега му е на Марка одеднаш непријатено да си го спомнува тој момент, кога овој се исправи и тргна по ходиникот, во полумракот на станицата. Во Скопје таа слезе и разговараше со другар му на перонот дури возот не тргна, а Марко ги гледаше од прозорец. Сега тоа му се чини како еден логичен крај кој нешто ублажува, малку смешен но и среќен.

Но и покрај тоа Марко чувствува тескоба, можеби повеќе дека се најде во ова јадно лозјенце. Најарно да не зборнат никогаш веќе за тоа. Барем сега ваат лозјата").

А зошто, зар не би постапил секој како него и зар е најпосле сето тоа важно, кога е сигурно дека Марко го сака? Го докажал за себе тоа, и не само со оние ситни секидневни угодувања, кои се сепак така показатели, баш дека се разбирливи сами по себе, како сам себе да си ги правиш. Не само со нив.

Еднаш Марко, уште од скалите затрчан, се фрли во една тепаница во аулата, за да го одбрани него, и излезе раскрвавен. А овој беше го искористил моментот да се затскрие зад столб, да земе здив. Марко сега одеднаш се сетува како горко се погледаа, но му стана жал за него, наежен и стресен, во полумракот на аулата. После разбра дека заправо овој мирниов бил крив за таа тепаница.



„А сево ова сега е глупост, си мисли Марко, на која морам да се задржам баш дека го сакам, обична глупост, дојдена неусетно од оној начин на посмешливост, од она чувство на надмошност, баш ако треба да се каже така". - „Точно - му одговара некој - само што тоа чувство ти требаше на самиот тебе. Да не си мислеше дека му правиш некому доброчинство? Ти и сега чувствуваш не друго, ами потајно задоволство".

да молчи човек, да замиже, да сети како растат низ него жилки од тревките, телото се дроби на грутчиња ровка земја. Марко замижува но не може да се сроди со земјата. На три чекори од него лежи човек, му се испречил некако, и тој мора секој миг да зема однос спрема него. Напорно е тоа, а неизбежно: луѓето се пипаат со невидливи пипала. Затоа е толку слатка понекогаш самоста в поле.

„Треба да му се разлади малце вжештената глава, - помислува Марко. - Ќе му кажам. Но сега е уште рано". Марко знае дека сега е најпаметно да го продолжи својот начин на сочувствена потсмешливост што е готова сé да пречека и да разбере. Но нели придобива таа, по оваа мала случка, солеников привкус? („Фатете ги малите лисици што ги расипу-

- Ој лозје, лозје, со бело грозје... - се протега, прозевајќи се, оној таму.

Марко ги отвора очите. „Најарно да му кажам", помислува. Одеднаш му е незгодно дека така широко се испружил, па си се чини самиот порснат.Станува и се истресува од земјата. Другар му лежи настрана, бедрото му е поцрвенето како од мозолчиња, ретки влакненца му светкаат на сонце - убога растителност. Марко се свртува и гледа: разградено е лозјето, по меѓата расте млечка и ниска капина, малку погоре се накрева камењарот до подножјето на суриот рид, а над ридот одвај се мрежи бледната синевина на небото, во која секаква појарка мисла избледува.◆ **(1955)**

*Есеј*

# ЧОВЕКОТ И НЕГОВАТА СУДБИНА

## ПОЕТСКИТЕ ДОМИНАНТИ НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

*Милан Ѓурчинов*

Што претставува човекот? Каде се границите на неговата сушност? Во што е смислата на минливиот и прекраток живот што му е доделен? Има ли воопшто некаква смисла нуркање во најскриените пластови на неговата егзистенција од каде што од секогаш ни доаѓа еден и ист одговор?

На ваквите и слични прашања со векови одговараат мудреци и филозофи, ѕвездочатци и научници - но само поезијата ја има таа неспоредива привилегија за овие тешки и проколнати прашања да проговори на начин што ќе плени со својата продорност и убавина, само таа располага со моќта, развивајќи ја глувата приказна за полноќната страна на човековото постоење, да ги растерува подмолните стравови за бесмисленоста на живеењето, само таа соумева да не соочи со оние состојби во нас кога зенитот е далеку зад нас, кога сончевините се оази, а не правила на животот, кога сеќавањата за минатото и детството добиваат крајно зголемени димензии, па сепак, - наспроти и во спротивност со сето тоа, - да не доведе во состојба дури и така сознанениот живот, од неа облагороден, да стане возможен, подножлив, човечки возвишен и достоен. Сето тоа само на поезијата ѝ е дадено од го искаже, а притоа да нé остави во состојба на некоја мирна концентрација и некоја чудна внатрешна рамнотежа, иако, всушност, со таквите сознанија нé соочува со поразите и грдите страни на животот, со апсурдот и бесмислата на човечката егзистенција. Сето тоа само поезијата може, зашто - само видени, согледани со длабокото око на поезијата тие страшни вистини, останувајќи поразни, не го понижуваат и не го обесхрабруваат човека, туку напротив, го облагородуваат, го мобилизираат, го извишуваат.

Од тие и таквите флуидни нишки на долгорочното, безименото и големото страдање, оздравувачки преобразено низ големата илузија на апоетското, исткаена е новата поетска збирка на Блаже Конески, длабока книга со ненаметлив и скромен наслов - „Записи". СЗ е во неа едноставно и непосредно, сé се одвива во параметрите на непосредното човечко искуство и доживување, сé е, навидум, на работ на обичното, секојдневното, непоетското, но кога тој привид ќе се расее, набргу бива јасно дека токму тој роб е онаа непогрешлива меѓа на мерката која го запира напонот на песната на вистинското место, која на зборовите не им дозволува - неред, на мислите - хаос, на структурата на песната - произволност.




По начинот на кој ја организира песната Конески е несомнено поет од „органско потекло". За него „песната не е во смислата, туу во поривот, не е во намерата туку во употребата". Човекот зборува, стихот се слага, поетот се огласува онака како што дрвото расте, како што плодот дрочи, како што самиот живот знае да бликне и потече силовито, неза-држливо.

Уште во своите рани животни и поетски зачекорувања Конески ја наслути и во своите стихови ја вообличи драмата на несфатениот човек, трагиката на неговата осаменост, неизбежноста на неговиот сукоб со средината. Да се потсетиме на неговата минијатурна песна „Врв" испеана пред речиси дваесет години:

„Еве на врвот
се искачив. Сам.
Тука не ме следи око ничие.
И што? Јас во себе пак го шепотам
жалосниот сон на своето величие."

И во познатата антологиска песна „Григор Прличев" го наоѓаме мотивот на неизбежниот конфликт помеѓу поединецот и средината, кој претставува јатка на сугестивниот поетски исказ. Како Есенин во својот „Пугачов", или Пастернак во својата програмска песна „Не, не е добро познат да си", Конески му приоѓа на овој мотив со јасна свест за релативноста која во човековиот живот ја имаат поимите „пораз" и „победа", укажувајќи дека во

вистинскиот, не во привидниот човеков живот, тие се појавуваат во инверзибилни значења: поразите го соочуваат со неговата вистинска вредност и сила, додека победите го скршнуваат од вистинскиот пат, занесувајќи го и одвлекувајќи го од вистините на животот.

Во „Записи", темата на осаменоста јарко ќе изнурне преку песните кои по својата целовитост и уметничка перфекција стојат во врвот на поетскиот опус на Конески, „Еден самак" и „Дон Кихот". Во првата песна овој мотив е развиен низ импресивна слика на прогонетиот ѕвер што напрегнато го дебнат и по чии траги одат „мизерни мршојадци", додека во втората од сликовито-метафоричкиот контекст истиов мотив се поместува кон еден поширок, универзален план, Бледиот витез од Ла Манча, тој непопоравлив сонувач на невозможното, бранувач на небранливото, заговорник на неостварливото ќе се појави во оваа сугестивна песна како несфатен јунак кој исчезнува бесмислено и глуво, „на едно место проклето", всреде „полето поделено на непомирливи страни", израснувајќи во општочовечки симбол присутен во сите времиња и сите средини.

Збирката „Записи" ни го открива поетот Конески во обновена светлина и во една друга смисла. Линијата на историските реминисценции, богато присутна во циклусот „Стерна" од дополнетото издание на прославената „Везилка", сега бива напуштена. Тежиштето на поетското одново се поместува кон круговите на интимитетот, каде што субјективното доживување одново презема доминантно место. Со „Записи", на таков начин, повторно се воспоставува континуитетот на онаа драгоцена жица на длабоко проживеаното лично искуство кое зрачеше од страниците на првото издание на „Везилка". Сегашнава обнова на тоа изразито интимистичко жариште, меѓутоа, се одигрува врз една уште повознемирена почва каде што координатите на рефлексивното и доживеаното сѐ уште пошироко растоварени. Некогашната усвитеност е смирена, некогашната еруптивност обуздана, така што сега несомнено се проширува зоната на мисловното искуство. Зборовите со кои сега поетот се служи, средствата кон кои прибегнува не се ниту пресилни, ниту особено ефектни, но затоа такви се сознанијата и вистините што оваа поезија ни ги открива, состојбите и понорите со кои таа нѐ соочува. И макар и колку да е на прв поглед невина и едноставна своевидната *игра* на обраќањето на поетот кон појавите и предметите од неговата најнепосредна околина - дрвјата, цвеќето, тревите, пределите, мајката, детето, макар и колку да е изразена поетовата отвореност и спремност во најнежниот трепет на ветерот или нишкањето на лисјата да го открива трајниот говор на светот, во долгите ноќни дијалози со луѓето, со билјето и растенијата да се елиминира себеси за да ги опредмети другите, не е можно да не се согледа дека всушност, во тие понорни и поразни полноќни разговори, поетот ја игра својата голема и безизгледна игра, обидувајќи се низ безначајните разговори со деталите на животот да се засолне од бликовите на една длабока тага која со своите сенки нездржливо се шири над сите хоризонти на природата и на светот. Не, не станува збор тука за снеможивања, за умората или за крајниот песимизам, туку само за горчливиот вкус на богатиот внатрешен опит, за спремноста да се слезе до дното и да се управи поглед кон темните подземја на духот што подмолно татнат под мирните површнини на животот, но кои на еден неотклонет и судбински начин го управуваат и дефинираат човечкото постоење.◆

# ПОЕТИТЕ ЗА КОНЕСКИ

***одам по неизвесен пат***
***огорчен***
***сосема сам низ студени***
***тажни зори.***

***Мајсторе нешто сакам да ти***
***кажам:***
***колку старееш ни требаш ко***
***видот,***
***ко ретка билка во тажново***
***лето.***

***Вчера на гробот твој не***
***видов цвеќе,***
***фарисеи велеа Блаже е мртов***
***денес знам ти ќе живееш***
***вечен живот!***

❖ ❖ ❖

*Тодор Чаловски*

## *ПОЕТОВАТА ТЕТРАТКА*

*На Блаже Конески*

***Зимата сé уште не стигнала***
***а зимското утро е веќе тука***
***Свиено во кутре на***
***последната страница***
***во последната песна на***
***големиот мајстор***

***Во неа се гледа како полека***
***раката го ловела***
***недостижниот порив***
***срцето на зборовите како***
***отчукува***
***со јасност непореклива и***
***завештание***

***Иако пишувана во преклона***
***доба***
***бранување мудро и сила***
***неимоверна***
***го пронижала поетовиот***
***ракопис***
***за да го пресели во нашите***
***соништа***

***И сега без него ја имаме неа***
***соѕвездие збрано во темни***

→

*корици*
*може и душата ја имала*
*истата боја*
*кога болот го слекувала*
*штедро во песните*

*Тука се тие - живите зборови*
*стебла извештени, отнати*
*извори*
*и стига да им го чуваме*
*посланието*
*упатено ко светлина за*
*идниот подвиг*
*(Ноќта на 7 декември 1993*
*во поетовиот дом)*



*Илија Карајанов*

### *СОНЕТ ЗА КОНЕСКИ*

*Дали невозможното се́ уште*
*трае*
*Дали сончогледи во сонот ни*
*сјаат*
*сон поблизок до животот и*
*зракот*
*отколку до смртта, мората*
*и мракот.*

*Меѓу прстите ранет гулаб се*
*чуди*
*се порева, се препелка, се буди*
*Видовито око на вечна*
*стража*
*далеку од птицата и луѓето*
*што го лажат.*

*Не знам дали ќе те препознае*
*твојата Надеж*
*Со векови одиш разделен од*
*себе, од летот*
*кога треба на песната и*
*животот да се дадеш.*

*Небесна река извира зад*
*тајни двери*
*песна - река раскрилена во*
*светот*
*песна што алтан-паланца ќе*
*ја мери.*

*Есеј*

# SВЕЗДОГРАФ НА

*Радован Павловски*

Блажевата поетика беше патоказ за модерната македонска поезија. Таа остана да живее како наш национален идентитет и духовна потпора. Како таква од почетокот, уште кон средината на Педесеттите години беше прифатена, воведена во општествен живот, учена напамет и примерно цитирана. Подземниот екот на Тешкото, песната од понорница поетот ја изведе на површина, на духовен повидок, потоа кај поетот се јави за окото првото небо и за зборот, сакрален и свет, ангелот истеран од црквите. Преку Везилка и Виј од истите години, недостижна е поетовата везба на стихот во целокупната македонска поезија уште од заборавените свети старини на вековите. Блаже библиски не им веруваше многу на лажните пророци и прокоби. Како што можеше во природата на својата лирика попатно да рече дека „поезијата одново треба да се чита и препрочитува“, што значи дека творештвото има внатрешна сила како „жива вода: да возобновува да се себенаоѓа во изгубеноста, превртливоста и штуроста на времево. Според Блаже Конески секое време е и време на поезијата. Некои посебни времиња и посебни услови и посебни општествени уредувања, за среќа или несреќа на поетите, немало, ниту пак ќе има, а во тоа е и неговата најголема смисла на неговите поетски посланија, во тоа се согледува, како во биоритамот на биолошки часовник, поетовиот креативен склоп и расклоп во сите сфери на македонското битие и битисување пред ѕвездите. Та тој до крај остана како ѕвездограф на поетските струи и струења, духовна ткаеница на светлото и темното, црното и црвеното, со плими и осеки, поет на состојби со својата поетска индивидуалност со постојана надсостојба на поет на минливите состојби. И прилично осамен.

### ПОЕТСКИ НЕСПОКОЈ

Та творештвото од искон со исконското млеко и збор, не е ли размножување и сила на љубовта, која и кога е возвратена и кога не е возвратена е голема. И творечка. Блаже Конески понорниците и морите од историското минато ги изведе на површина, на видело, им даде азил во песните. Да течат, да корнат и рикаат луњи. Во креативен поглед истото го стори и со традицијата. Ги откри, есеистички и творечки ги осовремени и ги интегрира, во свеста за себе и за нас, своите големи претходници Миладинов, Прличев, Рацин, Цепенков.

Ја разбуди запрената свест. И од распаќе ја поведе по креативен и саморазвоен пат македонската уметничка реч. Генетски и судбински беше предодреден од народот, од родно Небрегово (каква ли негација на негациите, од небрег по стрмнина да се искачува нагоре, наугорно, а долу и надолу да оди ништожното и мрачното, адското, и од Небрегово од Прилепско јасновидно да ја носи тежината на македонскиот збор и дух во атомско време на песната. Толку е понекогаш народен што останува често осамен. Сепак спасот и растојанието произлегува од поезијата, од нејзиното растојание. Негов синоним е везилката, а тој е везилка на поези-

# ПОЕТСКИТЕ СТРУИ

јата, во судбински дијалог е со себе и со народот. Го сакаше кај народот она што тој и ќе стане - легенда. Митовите и легендите ги симна во својата творечка реалност за да ги трансформира, креативно да ги „преработи" во осовремената реална поетска митска сила на творештвото. Тука никој не изгуби, ни сила, ни постоење. Туку меѓусебно егзистенцијално се актуелизираа „поровите", се забрза креативниот метаболизам. Лириката на Блаже Конески натопува се што е сушно, изгорено, страдно и пустошно. И мудроста свети често како фосфор: поезијата и филозофијата на стоички, искуствен, народен начин живеат во синтеза. Македонскиот народен гениј расштркан низ вековите, Блаже Конески творечки го индивидуализира, му даде уток и течение и поетски неспокој во песните како во Стерна, чија енергија не може творечки да се контролира, како што не може ни творечката слобода да се заузди.

## СВОЈОТ ВИЈ

Поезијата на Конески, ако е тоа среќа, тогаш тоа е голема среќа, беше славена и овенчувана уште од почетокот на поетовиот живот како народно житие. Како поет пред поет осведочено велам дека причината произлегува од поезијата на Блаже Конески, на која поетот до крај и остана верен како на нераскинлива врска со народното, вековното и како таква поетика ќе остане да живее со своите песни како матица во лет со својот рој. Тој немаше кон што конкретно да се определува. Се определуваа неговите современици кон него, кон неговото божемно стоичко стоење понастрана од литературните кругови, делби и поделби, сортирања... како да немаше поетот духовни борби и јанѕи. Како никој во македонската лирика, Блаже Конески го носеше во сиот свој творечки живот својот **Виј,** својот нежен демон, својот непрегор и непребол во својата кревкост и ранливост. Монолошките порои, визии и поетски слики кај Блаже Конески само формално се монолошки, епско-лирски во почетокот, подоцна редуцирани во еден лирски дневник во една елегична рационова јазична и духовна чистота. Секогаш се интересираше за „јазичната материја" за мајката, млекото и девственоста, првичноста на креативноста и нејзината жестока невиност. Поетовата Везилка е меѓник во целокупната негова поезија, односно поетика со која творецот ја озакони до крај својата поезија како пронајдена творечка мера, како естетска и етичка законитост, која како **Виј** ќе го одржува и следи во доживотна творечка кохезија и експлозија. Зборовите не бегаа од поетот. Туку духовен живот, а Поетот Блаже Конески со силата на творечкиот дух, со творечка љубов, со татковина на љубовта без граници - да ги испраќа по своето поетско послание од македонска земја и народ меѓу народите на светот во цел свет. Судбината е од Бога. И дарбата е од Бога. Поетите како Блаже Конески само се раѓаат. Тие никогаш и не умираат. Тие само се отсутни. А и таква е творечката природа, да бидат уште повеќе присутни кога се отсутни.◆

**(Текстов е изговорен на годишнината од смртта на Блаже Конески во ДПМ)**

*Есад Бајрам*

### *ИМЕ ШТО ЌЕ ЖИВЕЕ ВО ВЕКУТУМА ВЕКА*

***Кај луѓето***
***со срца***
***Човечки***
***и Родожубите***
***живее***
***Твоето срце,***
***Тој немаше межници.***

***Бидејќи***
***меѓу нив***
***веќе***
***Те нема***
***в срца им***
***тага голема***
***има.***

***Разбојот***
***што го изгради***
***само***
***на земјата не***
***туку***
***и на небото***
***Човештини ткае.***

***Блаже***
***само името***
***Твое не е.***
***Тоа е име***
***што ќе живее***
***за векутума века.***

❖ ❖ ❖

*Кире Неделковски*

### *ПЕСНА ЗА КОНЕСКИ*

***Подвижен вулкан***
***Од душата го вади***
***молчењето***
***Ерупција***
***Пластови на времето.***
***Река од книги***
***Прочистена протекува***
***Силата***
***Кон својот Златоврв.***
***Си мислиш стопен си***
***Во неговиот глас,***
***А во мислите разговарате***
***За можната рамнотежа***
***На генерациите.***
***Така татковината***

**(Продолжува на стр. 52)**

*Согледувања*

# НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ СО ПОЧИТ

*Трајко Стаматовски*

Многу сум среќен што редакцијата на Стожер ме покани, како еден од најблиските соработници на Конески, да земам учество со свој прилог во бројот на списаниево посветен на одбележувањето на петгодишнината од неговата смрт. Ја прифатив со задоволство поканата, па иако ме најде во сериозно нарушена здравствена состојба сакам да ја исполнам. Ми доаѓа при овој повод на мисла случајот што го имам еднаш веќе опишано, а имено кога Конески во болнички кревет, по тешкиот мозочен удар, пишуваше рецензија само за да не биде евентуално оштетена личноста на која таа се однесуваше.

Уште сум посреќен што Друштвото на писателите и редакцијата на Стожер еве и на ваков начин сакаат да се потсетат на ликот и делото на својот несомнено многу заслужен член и прв претседател. Тоа зборува дека Блаже Конески сепак имал посеано здраво семе на плодна почва и дека тоа не може, а да не даде добри плодови. Поинаку и не може да биде, кога станува збор за нашиот великан. Зашто, Конески имаше добра мисла и коректен збор за секого со когошто доаѓаше во контакт: од студентите до колегите од струката - научните работници, од другите колеги по перо - писателите до културните работници од разни профили. Само злонамерните можат да го тврдат спротивното. Нека се потсетат и тие ретки поединци кај нас дали односот кон нив од страна на Конески кога и да било бил некоректен. Ако имаат совест нека го признаат тоа барем пред себеси.

Друштвото на писателите и редакцијата на ова гласило покажуваат со овој свој чин не само знак на почит кон Конески, туку истовремено почитување на себеси, на својот идентитет, на традицијата и на културните вредности на својот народ.

За жал, сега скоро се објави во Софија, од страна на т.н. Македонски научен институт, брошурка под наслов **Скопската** (внимавајте: дури не и македонската, за да се избегне и самиот овој збор) **икона Блаже Конески, македонистки** (пак внимавајте: не македонски, туку со придавка изведена од македонист, македонизам) **лингвист или српски политработник** од некојси Драгни Драгнев со податок дека е од Воден (секако, заради поголема „убедливост": Македонец односно човек од Македонија) и дека сега живее во Канада.

На оваа книшка полна со гнасотилаци се задржав **повеќе отколку што заслужува** во напис што треба да биде објавен во декемврискиот број на **Македонско време**. Го сторив тоа не само поради Конески со неговото претставување како поцрн и од најцрниот ѓавол (како човек што не успеал да заврши ни студии, како плагијатор, како необразован и арогантен, дури како убиец, како човек што бил избран за претседател на Друштвото на писателите со публикуван „само еден полуписмен скеч и неколку злобни хуморески" итн.), туку и поради сите негови постари следбеници во науката, споменати на повеќе места (по име и презиме; можеби подоцна ќе следува и нивно поединечно секцирање), сите оние личности што нешто значат во нашиот општествен живот - Борка Талески, Лазар Мојсов, Ристо Цунов, Тодор Атанасов/ски (генерал), Коле Чашуле, Владо Малески, Коце Солунски, Гане Тодоровски, Страхил Гигов, Воислав Илиќ/Илиевски, Злате Билјаноски, Методија Соколоски, Блаже Ристовски, Атанас Вангелов - сите означени како кој од кој поголем Србин, а некои и како српски четници, примитивци, мистификатори, маргиналци и сл.

На памфлет - најдобро е да не се одговара. Ќе прилега тоа како на тепање со слеп човек, кој откако ќе те удри ќе избега в подрум а ти обземен од желбата да му вратиш ќе потрчаш по него а тој таму пак ќе те натепа, бидејќи во темнината подобро се снаоѓа. Го направив овој краток осврт со цел да ја запознаам нашата поширока јавност само бегло со неговата содржина. Зашто, науката трага по вистината, а брошуркава трага по нешто што е на крајно спротивната страна од неа.

Кој е Блаже Конески и какво е неговото дело го има искажано светската наука и култура со доделувањето на многубројните почести и разни признанија.

При овој повод јас сакам да укажам на еден навидум обичен текст.

По повод 60-годишнината од раѓањето на Конески, како што е обичај во цивилизираниот свет, му се посветија посебни броеви на две наши значајни годишни публикации - *Годишникот на Филолошкиот факултет и ст.* Македонски јазик на Институтот за македонски јазик. Со свои прилози во нив учествуваа околу 150 истакнати научни работници од разни земји во светот, некои од кои веќе ѝ припаѓаат на историјата на светската славистика. Во вакви прилози обично се обработуваат теми од потесни области со кои се занимавал славеникот. Еден прилог од нив отскокнуваше од овој обичај, па ми остави посебен впечаток и сакам сега посебно да се задржам само на него. Тоа е прилогот на еминентниот словенечки историчар на книжевноста и професор на Универзитетот во Љубљана, Антон Слодњак под наслов **Три средби. На Блаже Конески кон 60-годишнината.**

Како што кажува и самиот наслов, станува збор за три средби што ги имал веќе стариот професор Слодњак со „младинецот" Конески.

Првата од овие средби е индиректна и се случила во далечната 1956 година, кога знаменитиот полски славист Тадеуш Лер-Сплавински, по посетата на Скопје и Македонија, преку Белград гостувал и во Љубљана. Тој

тогаш, иако загрижен поради вриежните настани во Полска во тоа време, со восхит му раскажувал на својот домаќин „со ведро и живо лице и подигнат глас дека во Македонија сретнал млад човек“ (Б.К. тогаш немал ни полни 35 години!), кој не е само автор на опсежна граматика на македонскиот литературен јазик и на други јазични дела и учебници, туку исто така одличен лиричар и преведувач на Његош, Хајне и Шекспир“. Ја посетил тогаш Л. Сплавински и родната куќа на Конески во Прилеп и бил одушевен од односот меѓу таткото и синот Конески, какво нешто дотогаш не доживеал. Но, што е посебно важно, тогаш почувствувал дека поетските збирки на Конески се „органски израснати од истата јазична сила, што ја беше запознал во неговите јазични дела“, па му се разоткрила вистината дека народот и поетот се во ист однос како таткото и синот и дека меѓу љубезноста до блискиот човек, народот и човештвото има органска врска“.

Втората средба на Слодњак со Конески била конкретна. Се сретнале на железничката станица во Белград, кога југословенските слависти патувале во еден вагон на првиот повоен меѓународен славистички конгрес во Москва во 1958 година. Словенечките слависти биле сместени на едниот крај од вагонот, а македонските на другиот. Тогаш забележал дека во тој дел од вагонот седат двајца младежи - интелигентни, доволно зрели, привлечни за сите што ги гледале. Едниот од нив бил Бл. Конески, а на името на другиот не се сеќава. При тоа Конески му оставил впечаток како се „ѕира на сите страни со весели очи“, па „му се видело дека разговара со сите нас , дека сите сме му драги и дека пожелува и ние исто така да го сакаме него“. Оваа средба Слодњак ја завршува со еднодушното мислење дека „Со таквото топло и ведро присуство Блаже ни беше најсаканиот сопатник на долгото патување до Москва и дома, а исто така за време на Конгресот, човек мораше да биде радосен кога го среќаваше или само оддалеку го виѓаваше“.

Третата средба на Слодњак со Конески била дури во 1977. Дотогаш му доаѓале в раце само неговите нови трудови, им се радувал на неговите успеси, а посебно го вознемирила веста за неговата болест. Во 1977 се одржувал во Белград состанок на членовите на Меѓуакадемискиот одбор за составување на антологија на лириката на југословенските народи во 19 век и првите децении на 20 век. Поради територијалниот критериум, што го застапувале сите академии, не можело да дојде до единствен став околу „најтешките“ прашања за припадноста на Његош, Јован Дучиќ или Алекса Шантиќ, па состанокот пропаднал. Не помогнале многу ни конструктивните предлози на Конески, па му останала надежда на Слодњак дека под водството на Конески би можеле да се обединат, желбата по повод оваа 60-годишнина Конески да направи нов, успешен обид во оваа насока и увереноста дека токму тој би успеал да ја оствари оваа антологија.

Еве, и со овие кратки средби Блаже Конески покажа како со зрела и објективна мисла се придобиваат луѓето. Својата смисла за привлекување ненаметливо на странските слависти кон македонската кауза, Бл. Конески ја покажуваше и пред и по опишаниве средби. Резултат од тој негов ангажман е и учеството на стотина звучни светски научни имиња во публикациите што веќе ги споменав. Тоа учество не е куртоазија, туку израз на длабока почит.

Наспроти овие неоспорливи факти, напади врз личноста и делото на Конески се среќаваат и кај нас. Залагања за интервенции во македонската јазичнолитературна норма, за жал, се слушаат уште од времето на стекнувањето на нашата полна независност. Се почна со барања за промени во нашиот азбучен систем, потоа срамежливо се пуштаат некои предлози за измена на одделни правописни норми, па се доаѓа и до настојување за напуштање на некои установени принципи во градењето на лексичкиот корпус. Прилега тоа на снежна топка што се тркала и по патот станува сé поголема. Мора на оваа појава да се укаже навреме додека не биде многу доцна. Свежи ми се сеќавањата на промената на фонолошкиот правопис со етимолошки во Хрватска и раздорот што тоа го предизвикаа меѓу водечките хрватски лингвисти. И Србите не сакаа да останат покусо, па летово мала група српски лингвисти и писатели објавија *Слово за срӣскиоӣ јазик*, го отпечатија во големи тиражи на сите светски јазици плус полскиот (со намера да се дистрибуира на августовскиот Меѓународен славистички конгрес во Краков), па ја предизвикал реакцијата и на својата научна јавност, зашто во него се тврди дека сите Хрвати и Бошњаци говорат српски, бидејќи го употребуваат штокавското наречје.

Верувам дека Македонија има интелектуални сили со разум и свест за последиците што можат да настанат од евентуалните интервенции. Тие треба да имаат предвид дека заразата не признава граници. За неа нема гранични бариери и таа преминува без соодветна контрола преку нив. Бариера може да биде само свесниот напор на интелектуалните мисловни сили за нејзино спречување.

И уште нешто. Свесни ли се тие наши засега поединци каков добар залак им даваат на нашите негатори, каква штета му прават со тие свои изјави на македонскиот национален интерес? Или пак го прават тоа токму затоа што се свесни за штетата што ја причинуваат?

Сакам да го завршам овој мој скромен прилог со одговорот на Блаже Конески на прашање за оспорувањето на македонскиот јазик и посебно на неговата литературна норма, поставено при едно интервју. Како голем хуманист, како човек што ја замислува својата средина во поинаква светлина, ќе одговори: „Мојата научна дејност не е рутинска, сепак го носеше знакот на благороден напор да се афирмираат на нашиот терен, да кажеме на Балканот, некои посовремени, подлабоки и позначајни принципи во мислењето и постапките во меѓусебните односи, што нé водат кон подобра иднина. Таа дејност, значи, носеше некоја идеја...“ Не се чувствува ли созвучје на оваа мисла - идеја со знаменитата Гоцева мисла за разбирањето на светот како поле за културен натпревар меѓу народите?

Уште да не заборавиме. Современиот свет го сфаќа јазикот како најважна културна традиција на народот.◆

# ПОЕТИТЕ ЗА КОНЕСКИ

*Се подготвува*
*Да ги збие редовите*
*Барем во книгите.*

Избор
Петар Т. Бошковски



Иван Василевски

## СТОЖЕРНИК НА ВЕКОТ

*Стојам простум пред тебе*
*како нејака тревка*
*пред столетно дрво,*
*како зрнце пред огромно*
*ридиште,*
*како стреперен листец*
*пред возвишена планина*
*О, боже, колку високо си*
*досегнал!*
*Не можам дури ни стопалата*
*да ти ги допрам*
*Кога зборуваш како да*
*треперат*
*метафори во просторот,*
*кога се смееш како да*
*скротуваш*
*здивени ѕверови,*
*кога молчиш густа мисла*
*ти се разлева по лицето*
*Времепис ти врсти по челото*
*Со доблеста на Климента*
*ти на мнозина им го осветли*
*излегувањето од мракот*
*На мало гумно богат род ожнеа*
*Златно класје во времето*
*Како стерна се отвори светот*
*оти светлини посеа во*
*иднината*
*Да би да можам да копам*
*во твоето Лозје*
*би ископал Молитва,*
*Црква би ископал,*
*би испретал мудрост о*
*писменех*
*Откровенија за кревки*
*поколенија*
*Горделив споменик, монолит*
*Стожерник на векот*
*О, боже, колку си голем!*
*Колку високо си досегнал!*
*Како народ да се разденува!*



Трајче Крстески

## ЗАБОРАВ

**Пред куќата од Блаже Конески во с. Небрегово со Милован Стефановски, во октомври, на дожд**

*Стапалото ли ти се залепило*
*за земјата како печат,*
*или погледот ти се стопил*
*во далечното синило?*

*Молчиме и ние*
*пред клапнатите греди*
*свиени плеќи во самотија*
*чекаат дебел снег*
*за да гровнат*
*со дамнешен тапнеж*
*на небо што пага.*

*Слепите прозорци зјапаат*
*кон внатре*
*во огниште стресено од студ.*

*Ја паметиш ти*
*друга во твоите песни*
*по топлиот здив*
*по чардакот што те*
*засолнувал*
*од летен дожд.*

*Сега би сакал да знам*
*од која песна би се откажал*
*само да ја видиш уште еднаш*
*пред да се крене, роса на сонце*
*пред да прфне, птица во страв*
*пред да не́ опомене за*
*заборавот.*



Трајче Кацаров

## НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

*На еднаш човекот пага*
*да рече ме*
*кога се качува на вишна*
*висина*
*или пак кога го изнесува*
*ѓубрето од куќата*
*за да го фрли во кантата*

*На еднаш човекот пага*
*и од страв стутулен во*
*кожата*
*бега да не го препознаат*
*другите*
*некогашво себе*
*некогаш некаде далеку*
*за да може да офне*
*за да може да се покае* ◆

*Есеј*

# ДОСТОИНСТВЕНА ОСАМЕНОСТ

*Али Алиу*

Кога го прифатив предлогот на литературната ревија „Стожер" да напишам текст за литературното творештво на Блаже Конески, прво што сторив беше потрагата по личната библиотека за да се присетам кои негови дела ги поседувам. Меѓу другите негови книги ја здоглевав неговата збирка „Записи" објавена во 1974 година. Почнав да ја прелистувам и наидов на траги од една моја лоша навика: на маргините на повеќето песни имаше дамнешни белешки со подвлечени стихови, зборови и фигури. За среќа, во белината на страниците, ги разоткрив трагите на еден обид да ги препеам песните „Пред годишнината на татковата смрт", „Гугутка", „Спомен", „Струмиче", „Одисеј", „Дон Кихот", „Езеро" и др. Се разбира, расфрланите белешки од пред дваесетичетири години, на прв поглед беа недоволно јасни, дури и нечитливи. Кренав раце од нивното толкување и почнав да ги читам одново дваесетиосумте песни и идинаесетте поетски прози. Потоа - види чудо - моите записи на маргините почна да се отвораат, да ја разгласуваат својата дамнешна тајна. Наеднаш ширум ја отворија вратата на едни некогашни обиди, на чувствата потиснати во сознанието тогаш кога ги имав читано песните. Моите дамнешни белешки станаа читливи..

Првиот впечаток, како и најчесто потцртуваниот збор беше *Осаменоста*. Една природна, човечна и достоинствена осаменост. Потоа следи впечатокот за еден копнеж, како трајно внатрешно запален огин придружен од разочарувачките мигови на вџашеност, од кој 'рти болка која не обвинува. И прашањето: зошто поетот ја објавува сета оваа вџашеност, кому се обраќа, со кого разговара? Потоа, каков е односот, интензитетот меѓу сознанието и душата, како комуницират и како се спогодуваат меѓу себе овие две страни, толку живо напласнети во овој циклус песни на Блаже Коневски? Главно од оваа сфера се моите белешки поврзани со спомнатата мала збирки песни по обем, но со раскошни творечки вредности..

Впрочем, на почетокот би била возбудената душа или душевната возбуда која извира од чувството на осаменост, чувството на осамата, чувството на напуштеност, таа која во мигови доаѓа налик на кошмар, но и покрај тоа не успева да ја избрише внатрешната лесна насмевка на поетот која дискретно се разлева над сиот амбиент, во сиот бескрај, како мешавина на иронија и меланхолијата претворени во едно; осаменост подготвена да се соочи со неизбежното, со тоа што е нужно. Првото скалило на ваквото соочување почнува со околниот свет, со нештата што го опкружуваат, а кои главно ја имаат оваа нијанса на замраченост. Вакви сигнали на сивило праќа и митската планина, сигнали кои не се лек за отруеното срце, кои не лекуваат:

***ништо не лекува***
***само не слекува***
***до основната болка!***

Болката што ја раѓа осаменоста, во мигови поприма космички димензии, исто како што е небесно и ехото на крикот на неподржаната љубов, останата да лебди бесцелно, онака како што е опеано во стиховите на песната, „Пред годишнината на татковата смрт":

***Мајко моја, толку сме***
***осамени***
***богати само со силата на***
***залудна љубов.***

Но во конкретниот случај, песната е таа што на болката и возбудата им го сочува достоинството. Без неа тие конечно ќе завладеат со длабочините на душата. Само во еден миг поетот како да стои пред таа бездна: ниту божествениот глас на Гугутката не успева кај поетот да ја потикне надежта за живот:

***без порив, без возбуда***
***само со наздрав гроза пред***
***суденото.***
***Не е целителен веќе за мене***
***твојот глас***
***гугутке што предвештаваш***
***мартовски утра во дворот!***

Како да не постои никаква сила ниту пак магија на убавината што ќе може да го примами поетот да излезе од осамата. И во миговите кога може да се појави онака изненадеж и божествен некој сноп убавина, како што е езерската шир во хоризонтот одзади ридот, значи и таквата убавина, ненадејна, блесочна, таа, убавината успева да го одлепи од вџашеноста што го заробила поетот, само за миг, колку едно мижење со очите, за потоа сиот тој раскош да исчезне и потоне, да се претвори во ништожност.. Но, во овој случај поетот, налик на секој голем поет, не може да не биде благодарен и на тоа меѓувреме, на тој миг колку едно мижење на очите што те извлекува од чувството на кошмар.

Во оваа збирка осаменоста ја има бојата на есента, на копнежот и меланхолијата кои се појавуваат и го заземаат местото на некое природно чувство, како природната и неизбежна осаменост: „И оденаш - мисла, нагла,

јасна и студена дека е толку природно што сум осамен". Се разбира, големите поети се потонати, вдлабени во осаменоста. Но не и потклекнати. Налегнатото сивило над просторот, над космосот што го опкружува поетот, длабоко е племенит. Уште повеќе, во лириката на Блаже Коневски опстануваат сплотени болката и блесокот на една внатрешна убавина. Такви се појавите, флората и фауната што ги придружуваат копнежот и тагата на поетот. Значи тие се племенити и убави, но, за разлика од поетот, уште и бесмртни. И токму тука, во ваквиот контекст на течението, заискрува божествениот гест на поезијата: свесен за бесмртната перспектива, универзумот, нерамноправен со поетот, немоќен да го поведе и поетот во своето патување кон бесмртноста, го поприма обличјето на тагата. Затоа двете страни, свесни за оваа неизбежност, копнеат. Токму затоа болката и вџашеноста се сплотени во едно. И токму онака како што вели Тукидид, откако (човекот) го стори можното, немаше друг избор освен да го поднесе неизбежното. Сиот поетски универзум на овој лиричар со исклучителни димензии, ја култивира, ја подвлекува хармоничната рамнотежа меѓу силата на човекот и силата на судбината, рамнотежа која, колку толку ја осветлува потребата на поетот за соговорник. Затоа грчкиот антички ум знаеше дека поезијата е по вистинита од историјата: во своите најсветли мигови таа е свесна за судбината на овој контекст, за односот на моќта и немоќта на човекот.

Оттука, чуму разговорот, од каде потребата за собеседник? (Не е можна лирика без дијалог). Дали произлегува од потребата да се совлада осаменоста, вџашеноста, да се совлада чекорењето кон ништожноста, кон крајот? Честопати, расфрлано низ повеќе стихови, слично прашање си поставува на себеси и поетот. И има мигови кога се колеба: впрочем да не е напразен и зборот, поезијата, всушност како и сé друго на овој свет? Но сепак, еден тајновит агол останува неодгатнат, без одговор: „Тоа е порив и за смисла не прашува". Впрочем мистеријата во поезијата останува вечна, налик на божјите нешта. Треба да се задоволиме со потсобирањето на рамениците на поетот: тоа е нужност, внатрешно отсечно донесена одлука за да се разоткриеш. Но пред кого, со кого? Секако не со конкретен собеседник, со познаници и блиски чии одговори и толкувања поетот и така ги знае. Затоа во визијата на лиричарот се чувствува својството на универзалниот собеседник, отргнат, некаде отаде, но во исто време придружник на застрашувачката осаменост на поетот..

Сета книга „Записи" се доживува и се чувствува како една лирска драма, полифонична со својата структура, стамено поставена во автохтоното тло и со вкус на модерни поетски стремежи. Се отсликува како лирска драма со чие посредство поетот слој по слој се разоткрива и во која без да насетиме сите потонуваме. Дисонантните бои и звуци на реалниот свет, кај поетските записи на овој творец, ја имаат смислата на една длабока мудрост, надоаѓаат како хармонично ехо отаде овој свет, како да пристигнуваат отаде времето. Кога и да почувствува потреба за ред и хармонија, кога и да чувствува потреба да го совлада недостатокот на блиските, на саканите, на времето што бесповратно изминува, или кога почувствува потреба да ја совлада душевната празнина што му ја глода душата, поетот, Блаже Конески ѝ се навраќа на суверената недопрена оаза, на поезијата. И во неа зачекорува како вистински совлада.

Стиховите на песните во ова збирка се доживуваат како суптилен коментар на душата и умот. Одејќи низ визијата на поетот, се спуштаме и чекориме низ сигурен пат, премин што е испле́тен со овие две еха сплотени во едно.◆

Повеќе пати е кажано дека Блаже Конески е едно од најголемите имиња на македонската наука, блескав научник со таков опус што тешко може да се спореди со постигањата на кој било македонски филолог, опус што по своето значење, трајност и големина може да го реализира само институција, а не еден човек. Како потврда на ова доволно е да го спомнеме фактот дека нашиот голем научник и поет е автор на стотина книги и на околу 750 библиографски позиции од областа на лингвистиката, литературната наука, преводот, културната историја и др. Неговото дело е најпрепознатливиот белег на македонската духовна култура во втората половина на овој век, дело според кое и со кое ќе се идентификува македонската наука, македонската култура и македонското битие пред другите народи во Европа и во светот. Со својата голема ученост, со неверојатното проникнување во проучуваните проблеми и со широчината во пристапот, тој ни ги доближи многубројните тајни и заматени проблеми на нашиот јазик, на нашата литература, на нашата култура - на нашиот идентитет.

Во неговото импозантно дело најголем простор зафаќаат трудовите од областа на лингвистичката наука - околу триста. Не само по обемот туку и според значењето, студиите за јазикот претставуваат основоположнички, пионерски трудови со историска вредност за македонската наука и за македонскиот народ. Историската судбина на македонскиот народ сакала неговата најнова културна историја - од Втората светска војна па наваму, кога тој за првпат во својата долговековна историја се избори за официјална употреба на својот мајчин јазик, да го има Блаже Конески, човекот со историска улога во кодифицирањето и нормирањето на

*Согледувања*

# ЛИНГВИСТИЧКАТА ДЕЈНОСТ НА КОНЕСКИ

***Живко Цветковски***

македонскиот литературен, стандарден јазик од тој период па сé до крајот на неговиот живот во 1993 година сведоци сме на една неверојатно плодна, рановидна и врвна научна актива, актива која со право може да се нарече подвиг затоа што таква дејност може да остварат само ретките луѓе.

Со оглед на огромната и различна по обем лингвистичка дејност, во овој осврт ќе се задржиме само на дел од неа, на некои од поголемите и позначајните трудови - од почетоците на неговата научна и стручна работа на полето на јазикот па до крајот на творечкиот живот.

Огромна е улогата на Конески во подготовките и оформувањето на актите со кои македонскиот јазик влезе во стандардните словенски јазици. Во малубројната група школувани филолози кои при крајот на Втората светска војна се зафатија со одговорната и благородна задача за оформување на македонската азбука и на првиот македонски правопис, Конески имаше водечка улога и се наметна, иако мошне млад во споредба со другите, со лингвистичката наобразба стекната во два спротивставени лингвистички центри (Белград и Софија) во однос на македонскиот јазик, со својата дарба за проникливост и со одличното познавање на македонското културно наследство. Азбуката и правописот на еден јазик се темели врз кои натаму се надградува и се развива еден стандарден јазик, а сигурност, стабилност и брзиот развој на македонскиот јазик веднаш по неговата кодификација па сé до денешни денови, покажува дека темелите врз кои се заснова стандарднојазичната норма на нашиот јазик се поставени на најдобар начин и дека го изразуваат најбитното во него. Темелните решенија за фонолошкиот/фонетскиот правопис, за дијалектната основа и за лексиката на нашиот јазик се со таква научна заснованост што никакви противаргументи од каква и да било побуда не можат да ги заменат или да ги модифицираат во некоја забележлива мерка.

Иако како професор предаваше дисциплини кои директно не го засегаат стандардниот јазик, Конески во текот на целиот свој работен век работеше на продлабочувањето, развивањето и доизградувањето на нормата на современиот македонски јазик, потпирајќи се на своите извонредни познавања од историјата на јазикот, со што можеше да го понуди вистинското решение, да го препорача она што претставува природен процес или појава во македонскиот јазичен систем, а да укаже на туѓото, неприфатливото, супстандарното.

Својот најголем придонес во однос на нормативноста на македонскиот јазик тој го даде со големото дело **Граматика на македонскиот литературен јазик** (1952/54г.). Тоа е прва научна граматика на македонскиот јазик од македонски автор. Во неа е претставен гласовниот, акцентскиот и граматичкиот систем на нашиот јазик во една поинаква светлина и обем од дотогашните проучувања. Врз основа на богато илустриран материјал од различни функционални сфери, научно се образложени структурните карактеристики на нашиот јазик, неговите специфични црти со кои тој се изделува од другите словенски јазици, посебните белези со кои се вклучува во балканскиот јазичен сојуз, поспецифичните промени што започнале во поблиското или подалечното минато со укажување на нивното натамошно одвивање и влијание врз некое од јазичните рамништа итн. Иако е објавена пред повеќе од половина век, **Граматиката** речиси нема ништо изгубено од научната вредност и актуелност, што секако зборува за вистинскиот пристап и за научната заснованост во толкувањето на граматичките карактеристики, особено на оние што му даваат белег на нашиот јазик, на пр. преодноста, резултативноста, определеноста, прекажаноста и др.

> **БЛАЖЕ КОНЕСКИ**
>
> **ГРАМАТИКА НА МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК**
>
> Култура
> Скопје
> 1987

Голем придонес во

изградувањето и стабилизирањето на македонскиот јазичен стандард Конески има дадено со редактирањето на тритомниот **Речник на македонскиот јазик** (1961, 1962, 1966 г.) со кој се заокружи описот на македонскиот стандарден јазик и тој на голема врата влезе во семејството на современите јазици, а на славистите во Европа и во светот им даде конкретни факти за посебни или компаративни проучувања. Како извонреден познавач на народниот јазик и на неговото неисцрпно лексичко богатство, кое така успешно го користеше и во своите уметнички творби, Конески мошне лесно се справи во тешката задача - да се стандардизира една постојано жива и променлива категорија во јазикот, неговата лексика. Штета е што ова капитално дело за нашиот јазик досега неколку пати беше преиздавано, ама не и дополнувано и проширувано со новосоздадениот лексички материјал.

Со посебна љубов и афинитет Конески го проучуваше нашиот јазик од аспект на неговиот историски развиток. од горомниот број статии, реферати, огледи и др. од сферата на дијахрониското проучување овде посебно ќе ги спомененеме неговите книги **Историја на македонскиот јазик** (1965), **Историска фонологија на македонскиот јазик** (Хајделберг, 1983), **Од историјата на словенската писменост во Македонија** (1975) и **Македонскиот XIX век** (1986). Со нив Конески стана едно од најпознатите имиња во славистичката наука во светски рамки. Проучувајќи го огромниот јазичен материјал на теренот на Македонија од почетоците на словенската писменост па сé до денеска, тој со научни аргументи успева да го издели посебното и специфичното во долговековната историја на македонскито јазик на кој, како што е познато, и порано и денеска му се оспоруваат корените од некои наши соседи, но со еден толку богат и аргументиран фонд на податоци тешко може да се наметне тезата за македонскиот јазик како вештачка творба, како јазик без историја. Проучувајќи ја старата македонска писменост, ракописните текстови во средновековието и многубројните документи, записи, натписи и книги што потекнуваат од овие краишта, Конески непобитно го докажа самостојниот каркатер на македонскиот јазик од времето на Климент па до денеска, го докажа континуитетот во неговата десетвековна писмена историја која постојано била изложена на зла судбина сé до средината на овој век.

Во рамките на проучувањата на нашиот јазик од историски аспект Конески посебно место му дава на деветнаесеттиот век, што ни малку не е случајно. Јазичко-книжевната и културната ситуација во овој век е од извонредно значење за македонскиот народ, за неговото национално будење и освестување, за неговата духовна надградба, па оттаму речиси и нема ниедно име од духовниот живот во XIX век на кое Конески не му псоветил посебно внимание во неколкуте книги или во повеќе десетини други статии, посебно низ призмата на јазикот.

Во лингвистичките трудови на Конески дијалектолошката проблематика е доста присутна при толкувањето на одделни појави и процеси, како во историјата на нашиот јазик така и во неговата современа состојба. По обем од оваа област се изделува негова амоногрфија **Прилепскиот говор** (1949) во која е даден целосен опис на еден од нашите централни говори.

Во еден подолг период Конески се ангажираше и во расветлувањето на одделни проблеми од мошне сложената за македонскиот терен ономастичка проблематика во која се одразени многубројните меѓујазични и етнички вкрстувања од најстари времиња до денеска. Неговите етимолошки толкувања се мошне убедливи затоа што се поткрепени се многубројни податоци од историајта на нашиот и на низа други јазици, а во оваа сфера тој беше, веројатно уште долго и ќе остане, голем научен авторитет.

Во повеќе наврати Конески се осврнуваше на некои ненаучни толкувања или напади врз македонскиот стандарден јазик од слависти во некои балкански центри, давајќи достоинствен и аргументиран одговор за заблудите и за политичката обоеност на тие слависти. Од овој вид трудови посебно би ја изделиле книгата **За македонскиот јазик** (1979) во која научно се отфрлаат негирањата на македонскиот јазик, неговата самобитност, неговите корени.

Како голем мајстор на зборот, Конески често пати се навраќаше на лингвистичката проблематика, анализирајќи го јазичниот израз на некои од нашите писатели, посебно на оние што твореле во периодот пред кодификацијата на македонскиот јазик. На овој план посебно се изделува неговата голема студија - **книга Јазикот на македонската народна поезија** (1971) која стана образец на лингвистичка анализа за некоја функционална сфера на јазикот.

Конески редовно беше присутен со своите настапи, предавања и трудови во голем број славистички центри во Европа и во светот. Негови статии се публикувани речиси во секое попознато славистичко списание, што секако зборува за неговата големина како славист и лингвист на кој широко му беа отворени вратите во целиот свет, на среќа, задоволство и корист на нашат анаука и на нашиот народ.◆

*Согледувања*

# ПОЕЗИЈАТА НА КОНЕСКИ НА СЦЕНА

Тодор Кузманов

Великанот на македонската поетска реч, Блаже Конески, спаѓа меѓу оние автори кај нас чии што стихови се најчесто изведувани на театарската сцена. Неговата поезија драмските уметници ја облагородуваат со својата вдахновеност и ја опредметуваат преку сценската визуелизација. Колкаво значење самиот Конески придавал на сценската интерпретација на своите стихови сведочи како неговата соработка со драмските уметници, така и неговата желба често и самиот да ги кажува своите песни. (МРТВ има издадено плоча на која е зачуван и гласот на поетот).

Инаку, од актерите кај нас кои најчесто се зафаќаат со сценска постановка на поезијата на Конески ги наведуваме Вукосава Донева, Нада Гешоска, Цветанка Трпкова, Славко Нинов, Софија Гогова-Врчаковска, Мето Јовановски, Мите Грозданов и многумина други. Интересно е дека и покрај тоа што постојат голем број на актери кои интерпретирале негова поезија, сепак ретки се тие чиј глас и креација остануваат забележани на магнетофонска лента, ЦД или друг носач на звук. Таков е на пример, случајот со дел од сценските настапи на Цветанка Трпкова и Нада Гешоска кои впрочем важат за едни од најголемите обожавателки и почитувачи на делот на Конески.

Еден од посериозните ангажмани на Гешоска со поезијата на овој наш маг на поетскито збор е претставата „Сончева колона“ поставена во 1971 година на сцената на Драмскиот театар. Гешоска ја реализира и својата втора претстава на стихови од циклусот на Блаже Конески за Марко Крале и Болен Дојчин. За шест месеци е одиграна 35 пати, меѓу што се вбројува и гостувањето во Љубљана.

Во интерпретацијата на циклусот за Марко Крале, актерката Нада Гешоска навистина придонесува за доживување на поезијата на Конески како духовна и чувствена сензација, но истовремено со својот актерски нерв нé упатува и на фактот дека, како што вели авторот „... артизмот, не може да биде единствена смисла на поезијата...“, туку таа е глас, повик и потрага за вистината. Всушност, во актерскиот израз на Гешоска зборовите го наоѓаат најкусиот пат до вистината. Нејзиниот раскошен и буен сензибилитет ги „разголува“ стиховите и во најчист вид ги понудува на консументите (слушателите) не оставајќи простор за сомнение. Метафорите од типот „темна тишина“, „студена празнина“, „срцето како изгаснато огниште“ и др. звучат и одекнуваат (ечат) со гранитна цврстина и непоколебливост својствена на голем уметник. Интересот и проникнувањето на поезијата на Конески со традицијата и фолклорот можеби во Гешоска наоѓа еден од своите најавтентични толкувачи. Легендите и митовите ним им се заеднички. Оттука и длабоката доживеаност во креацијата на актерката токму на овој сегмент на творештвото на Конески... („Стерна“, „Одземање на силата“, „Марковиот манстир“...)

Сосем поинаков флуид во интерпретацијата на стиховите на Конески манифестира актерката Цветанка Трпкова. во нејзината креација до израз доаѓаат најсуптилните чувства и осети преточени со топлина и трогателност кои интригираат и го држат вниманието на слушателите. Има во нејзиниот актерски исказ и израз таговност и трпеливост на гласот и замагленост во погледот. Болката и отпорот, односно пркосот кон несреќната судбина (историска и индивидуална) трпкова ги сенча внесувајќи го сето свое творечко битие. во интеракцијата меѓу актерот и текстот еманира љубовта и хуманизмот. Уште повеќе: нејзините извици, лелек и офкања се надоврзсуваат на изреченото со намерна нагласка на условноста тој чин што ја анулира патетичноста. Нејзиниот глас (ЦТ) преку продолжените вокали, крици и повици ја доловуваа атмосферата во која се раѓа зборот - атмосферата на неверојатна тишина и вселенски спокој. Големите нешта, поетот ги соопштува со едноставен јазик, а актерката ги пренесува логично и мелодично. Во случајот на песната „Снег“ (на музиката на Љ. Бранѓолица) Цветанка Трпкова употребува вокална интерпретација односно речитативно пеење низ кое драматизмот во песната нараснува до неслутени граници. Воопшто, кај оваа актерка посебно до израз доаѓа нејзиниот афинитет за интимистичките релации и чувства во поезијата на Конески...

Во редот на оние драмски уметници кои се претставуваат со целовечерна претстава работена по стиховите на Конески секако спаѓа и актерот на драмата при МНТ, Славко Нинов со проектот под наслов „Сач и цибрина“ со кој во 80-тите години е отворена малата сцена на новиот објект на нашата национална театарска куќа.

Ова се само дел од театарските творци чиј досегашен ангажман не го одминува творештвото на големиот македонски поет, а не е исклучено дека истото ќе биде провокација и за нови видувања и форми на негово сценско обликување и презентација.◆

# ОХРИДСКА КНИЖОВНА ШКОЛА

само на усовршувањето на веќе создаденото). Интересно е да се постави прашањето нели може да се доведе во врска оваа вест на Храбар за доустројување на Кириловото писмо со познатото место на краткото житие на Климента во кое се вели дека Климент „измислил и други појасни букви одошто ги изнајде премудриот Кирил“. Шафарик си го објаснуваше ова место така, што претположи дека тука станува збор за Климента како за составувач на кирилицата. Но ова мнение на Шафарика денеска е отфрлено, зашто со самата дејност на Климента, како создател на Охридската глаголска книжовна школа, не може да се согласува една таква претпоставка. Ако воопшто треба да му се дава некаква вера на споменатото известие во краткото житие, тоа може да се сфати само во таква смисла, што Климент во по нешто ја усовршил глаголицата.[13] Ова би било веќе сосем можно, зашто - како што видовме - за доусовршувањето на Кириловата азбука говори одредено и Храбар.

Три става на Храбровото сказание заслужуваат особено да се истакнат. Прво, тоа што Храбар кажува дека некои приговарале: зошто се 38 букви, колку што ги создал Кирил, кога може да се пишува и со помалку, “како и Грците што пишуваат со дваесет и четири“. Второ, тоа што некои приговарале: зошто се словенските букви, кога не се ни од бога создадени, ни исконски како еврејските, римските и грчките. И трето, одговорот на Храбар на последново префрлање - дека „словенските букви се посвети и почесни, зашто ги создал свет човек, а грчките Елините погани.“ Не може оваа одбрана да се однесува на кирилицата, која е во најголемиот дел проста копија на грчкото уставно писмо; таа можела да биде изречена само од човек што ја осудува и кирилицата. Од друга страна, споменатите аргументи на противниците на Кириловото писмо се очевидно премислени со цел за усвојување на едно друго писмо за Словените - тесно зависно од грчкото. Не е поставено во Храбровата апологија во центарот на вниманието негирањето и на словенскиот јазик во врска со негирањето на Кириловата азбука, иако има во неа одглас и на тоа. Се работи тука пред сé за полемика околу азбучното прашање. Тоа што противниците на Кириловото писмо велеле дека можело да се пишува и со помал број букви, како што пишуваат Грците, говори во полза на една претпоставка дека Храбровото сказание е настанато во време кога ни самата кирилица не била конечно установена како официјално писмо, ами кога се наоѓала уште во оној период на неустроеност, на употреба на самата грчка азбука за пишување по словенски. Ако е оваа претпоставка правилна, тогаш во Храбровото сказание би имале навистина еден најдиректен одглас на борбата околу восприемањето на официјалното писмо во Симеоновата држава.[14] Во ваков случај и поголема веројатност би добило домислувањето на Вајнгарта дека монахот Храбар не бил никој друг, ами Наум. Восприемањето на кирилицата од страна на Симеона означува извесна победа на онаа писмена традиција што се создавала, пред и помимо делото на Кирила и Методија, со приспособување на грчкото писмо кон словенската реч. Глаголицата претпоставувала во таа ситуација едно писмо пренесено, ново, без подолга традиција, писмо што допрва требало да фаќа корен, а тоа секако означувало нејзина битна неотпорност во борбата за налагање како официјално писмо. Меѓутоа погрешно би било да се смета дека во таа борба глаголашите претпреле полн пораз. Илјински, како што рековме, во реформата на Симеона гледаше еден своеобразен компромис во тоа што се усвоил официјално словенскиот јазик, па отстапка на грчкиот и гркофилскиот клир му била направена во тоа што се зела азбука копирана од грчката. Но тешко може да се мисли дека изборот на јазикот доаѓал во некакво прашање. Компромис е направен, тоа е точно, но тој е направен во однос на азбуката. Него го гледаме во тоа што не е усвоено пишување со помал број букви, можеби со 24, како што според Храбра некои мислеле дека може да се пишува, ами кирилицата била устроена така што се зеле и посебни букви за специфично словенските гласови, по системот на глаголицата, па дури и некои нацрти на буквите биле создадени спрема соодветните нацрти во глаголицата. По таков начин не било пренебрегнато наследството на Кирила и Методија, не се дошло до некакво уназадување на системот на азбуката, а тоа значи дека не била напразна ни борбата на глаголашите.

Дека тие меѓутоа не го примиле споменатиот компромис, не се задоволиле со него, укажува нивната натамошна дејност во Македонија, каде што тие создаваат ново жариште на глаголската писменост. Се надеваме дека можеме да го согледаме нивното становиште и во искажувањата што ги коментиравме - во разгледаната фаза на Климента од неговата похвала на солунските браќа, како и во Храбровата апологија.

Итака, задржувањето на глаголицата, спротивно на она што било решено на соборот, претставува една од најважните карактеристики на Охридската книжовна школа, на книжовниот круг околу Климента и Наума. Но не е тоа и единствена нејзина карактеристика. Оваа школа се одликува воопшто со подоследно продолжување на кирилометодиевската традиција, со подоследно придржување на наследството на Кирила и Методија, отколку што може да се рече за Преславската школа, формирана во Источна Бугарија, во средиштето на бугарската држава. Имено, во Симеоновата епоха не само што е извршена реформа на азбуката, ами е извршена и извесна ревизија на кирило-методиевскиот превод на Св. Писмо. Таа ревизија се согледува во спорадичната или подоследно спроведената замена на некои зборови во тој превод, како и во една интервенција во редакционен поглед, изразена во тоа што се некои места на преводот сообразувани наново со грчкиот текст и предавани буквално спрема него. Заменувањето на извесни зборови со други, што се чувствувале пообични во книжовната преславска средина, е една по-

јава сосем разбирлива, особено кога ќе се има предвид фактот, потцртуван од Е. Георгиев, дека во таа средина извесна писмена дејност се развивала и пред пренесувањето и усвојувањето на кирило-методиевските книги. Навиците стекнати во употребата на дадени зборови, низ спомнатата писмена дејност, морале во одредена мерка да го укажат своето влијание и врз лексиката на преводот на светите книги, наследени од Кирила и Методија. Освен тоа, можело да бидат заменувани и извесни македонизми и панонизми со зборови што им биле својствени на бугарските говори. Што се однесува до интервенцијата во самиот текст, до она сообразување со буквата на грчкиот оригинал, таа е оценета заправо како расипување на кирило-методиевскиот превод, кој се одликува со послободен пристап кон грчкиот текст и послободно предавање на извесни места, сообразно со својствата на словенскиот јазик. Оваа оцена е навистина точна во примената на конкретни случаи, но се чини дека досега не се земал предвид еден доста важен факт: дека во таа можност да се предаваат побуквално грчките споеви е сепак изразен и повисок степен на развојот на словенскиот јазик имено како литературен, и дека она што можеби многу несмасно би звучело по словенски при првобитното преведување, кога допрва се создавал писмениот јазик, во следната епоха можело и добро да се вклопува во стилот на изградениот книжевен јазик.

Додека вакви подновувања, и од споменатите причини, се вршеле во Преславската школа, Охридската школа се придржува верно до кирило-методиевскиот превод, па ни е во текстовите што произлегуваат од неа запазена поголема архаичност и во јазикот и во одликите на самиот текст.

Не можеме овде да се задржуваме подробно на лексичките разлики меѓу македонските и бугарските стари текстови, ами ќе се задоволиме само со неколку примери. Така преславските текстови го подновуваат *поститi* со *алкати*, *скрьбь* со *печаль*, *послати* со *поусти*, предлогот *ради* со *дѢлѢ* итн. Во врска со некои вакви лексички разлики во јазикот на Климента, како претставник на Охридската школа, и на Јоана Егзарха, како претставник на Преславската школа, ќе ја приведеме само оваа интересна подробност што ја забележува В. Вондарк: „Со тоа - вели Вондрак - што кај Климента се јавува и зборот *попъ*, се распознава неговиот јазик од јазикот на Јоан Егзарх бугарски, зашто овој сегде се отклонува од овој моравско-панонски збор и порадо ги употребува зборовите *чиститель свѧтитель*, или не го преведува зборот јереј воопшто.[15] Само за еден пример како со текот на времето можеле овие лексички разлики да се намножат, ќе спомeнеме дека во два текста од 12 век - Охридскиот апостол, текст од Охридската школа, и Слепченскиот апостол, текст сврзан со Преславската школа, - се набројуваат во Дејанија, почнувајќи од IX глава, околу двесте места во кои имаме лексички несогласувања, настанати поради подновувања во Слепченскиот апостол. Тие подновувања се карактеристични, имено за Преславската школа.

Ватрослав Јагиќ, кој со ред свои студии, особено со студијата Entstehungsgeschichte der Kirchenslavischen Sprache, најмногу придонесе за проследувањето на двата лексички слоја во старословенските текстови, и кој нивните почетоци ги поставуваше уште во панонската епоха, подвлекува дека постариот правец целосно заемно посилно се изразил на запад (во Македонија), а поновиот во Бугарија и Дакија. „За ова тврдење - вели Јагиќ - имено дека спомениците на Македонија биле во јазичен поглед поконзервативни и дека стоеле во потесна врска со таканаречените најстари панонски, можеме сега да се повикаме на некои добро проучени македонски споменици или такви што произлегуваат од Македонија, така на Добромировото, Мирославовото и Срекковиќевото евангелие. Во сите тие текстови се пазат многу „панонски" зборови, многу „панонски" конзерватизам".[16] Јагиќ укажува и на моментот дека влијанието на најстарите бугарски и македонски текстови се ширело во одредени правци во другите словенски земји. „Едната група (источната) - заклучува Јагиќ - важеше како извор за Русија, другата (западната) за Србија и Хрватска..."[17]

Резултатите од лексичките изучувања на Јагиќа и неговите учесници во споменатито правец се користат и добро можат да послужат при иследувањата на историјата на одделни ракописи или одделни творби од старата словенска писменост. Тие резултати, на пример, ги применува С. М. Куљбакин во иследувањето на хомилиите во составот на Клоцовиот и Супрасалскиот зборник. Во врска со преводите на хомилиите Куљбакин вели дека „... мора да претпоставиме, прво, дека тие преводи на хомилиите се направени при крајот на 9 или во почетокот на 10 век и, второ, - треба да се претпостави дека постоела конзервативна книжовна школа, и тоа, веројатно, негде на македонски терен. Можеме со голема веројатност да ја сврзуваме оваа македонска книжовна школа со дејноста на ученикот на Кирила и Методија, - на Св. Климен и на неговите соработници. Од друга страна има хомилии во словенскиот превод што ѝ припаѓаат на една друга школа, и тоа на источната - Преславската. Во овие хомилии среќаваме нови лексички, а и граматички особини. Тоа можат да бидат или самостојни преводи од грчки, или пак преработка на постари преводи - на македонската школа."[18] Ќе дадеме овде уште еден пример. Излегувајќи од лексичките особености на Беседата против богомилите од Презвитер Козма, францускиот славист Андре Вајан заклучува дека јазикот на Козма е подновениот источен старословенски. „Г. Трифонов - забележува Вајан - дава еден аргумент за источното а не, како што сака тој, за македонското потекло на трактатот кога тој укажува на употребата на зборот *пастоухъ* „pasteur", редовна во однос на само еден пример на *пастырь*: ние наоѓаме сосем исто во Супрасалскиот, зборник на текстови составени или собрани во Источна Бугарија, дваесетина пати *пастоухъ* и само еднаш *пастырь*, збор на првите македонски преведувачи, за *пастоухъ*.[19] Се разбира, дека не е само овој еден пример приведен кај Вајана во полза на неговиот заклучок дека јазикот на Козма е сврзан со онаа варијанта на старословенскиот јазик што се употребувала во Бугарија, во кругот на т.н. Преславска школа.

По сето кажано станува јасно дека и по својата приврзаност кон глаголицата и по својата верност кон делото на Кирила и Методија воопшто, Климентовата школа се изведува со своја јасно оцртана физиономија. Со напорите на Климента и на неговите соработници, глаголицата, отфрлена како државно писмо, успеа сепак за

подолго време да фати корен во Македонија. Таа е кај нас и еден век по смртта на Климента во полна употреба, како што покажуваат македонските текстови од крајот на 10 и од 11 век - Асемановото евангелие, Синајскиот псалтир и еухологиј и др. Меѓутоа, иако по ред траги може да видиме дека и сѐ до 13-14 век имало кај нас луѓе што ја знаеле Кириловата азбука, таа сепак бидува надвладана од кирилицата. Познато е дека Самуиловата плоча од 993 г. е пишувана со кирилица. Дали и ова изместување на глаголицата во Македонија било сврзано пак со некаква нова интервенција, не ни е познато. Но не треба да заборавиме дека традицијата да се пишува со грчко писмо по словенски била сигурно доста јака не само во Бугарија, ами и во Македонија. Таа можела да припомогне за истиснување на глаголицата и од нашата земја. Кон 12 век кирилицата и кај нас се јавува веќе како азбука на нормалната употреба. Ова заменување на глаголицата не оди заедно и со напуштањето на архаичните особености на кирило-методиевскиот јазик, запазени во македонските текстови. И во текстовите од 12 век, како што се Добромировото евангелие и Охридскиот апостол, како и во уште поновите текстови се чува во основата јазичното наследство на Охридската школа. Ова не значи дека и во македонските текстови нема извесни подновувања, дека нема и вкрстувања со преславските текстови, настанати поради една или друга причина.[20] Меѓутоа, печатот на дејноста на Климентовата школа, во тесна поврзаност со најстарата кирило-методиевска традиција, останува траен во нашата средновековна писменост. Многу е интересно забележувањето, направено веќе од Облака и Јагиќа, дека таа стара глаголска традиција била восприета од богомолите. Се согледува тој факт особено јасно во тоа што босанските богомилски текстови дури и од почетокот на 15 век покажуваат траги на глаголски оригинали и придржување до јазичните редакциони особености на текстовите од архаичната Охридска школа, така што дури по својата архаичност ги надминуваат и многу порано пишуваните текстови во Бугарија. Ова не е никако чудно, кога ќе се знае дека движењето на поп Богомил се засилило во 10 век имено во Македонија. Апостолските книги употребувани од македонските богомили, а тоа биле книгите што ги ширела Климентовата школа, биле пренесени и во Босна, и природно дека тие, поради изделеноста на богомилите, не можеле да бидат засегнати во поголема мерка од подновувањата што станувале во книгите употребувани од православната црква, ами се предавале во својот архаичен облик по традиција во богомилската средина.

Делото на Кирила и Методија, жилаво брането во Моравија, како што гледаме, жилаво се бранело во неговата целокупност - пред сѐ во поглед на задржувањето на глаголицата - и по идењето на нивните изгонети ученици на Балканот, во тогашната бугарска држава. Како некаков завет пред великите учители да им ја налагал на Климента и Наума должноста да не се откажат од нивното писмо, ами со сите сили да настојуваат да им го предадат на поколенијата.◆ **(1956)**

---

1 Е. Георгиев, Началото на славянската писменост в България, 1942; Славянская письменность до Кирилла и Мефодия, 1952; Създаването на Преславската и Охридската книжовни школи в средновековна България, Годишник на Софийския университет, Филологически факултет, I 1, 1955.

2 Създаването..., с. 67.

3 Създаването..., с. 36.

4 Byzantinoslavica, III 1, 1931, с. 76.

5 Създаването..., с. 69 (резиме).

6 Studie z oboru..., 1903, с. 124.

7 Byzantinoslavica, III 1, 1931, с. 79-88.

8 Ова толкување на Илјински го прима и Е. Георгиев, сп. Създаването... с. 52.

9 Во врска со односите за Климента и Симеона заслужува внимание ова толкување, приведено кај И. Пастухов, Българска история I, 1942, с. 238-239, за мотивите на оставката на епископството што Климент му ја поднесол на Симеона при крајот на својот живот, но овој не ја усвоил. Опширното житие кажува дека оставката Климент ја мотовирал со тоа што поради старост не можел веќе да ја врши својата должност. „Се разбира - забележува Пастухов - дека тоа не биле вистинските мотиви - јереј, според црковниот обичај, умира на својата катедра.“ Пастухов ја доведува оваа оставка во врска со тоа што Симеон почнал воени дејства во областа на Солун и Драч - „ И со тоа го пренесол бојниот театар токму во епархијата на Климента. Тоа го растревожило и народот, и неговиот пастир, и тој, одзивчив кон болките и страдањата на својот народ, веројатно изразил незадоволство од „бесчинството“ на Симеона“.

За причината на пренесувањето дејноста на кирилометодиевските ученици во Македонија се искажува Е. Георгиев по следниот начин. Според него, кога тие дошле во Преслав, ја زавариле таму кирилицата инаку би ја наложиле глаголицата. „Но тие веќе не биле во состојба да го сторат тоа - вели Георгиев - да ја наложат својата писменост и ете зошто не можејќи, како глаголаши да го најдат своето место во Источна Бугарија, одат во Македонија, каде што ја распространуваат глаголската писменост“ (Началото..., с. 44-45).

10 Посоч. дело, с. 124.

11 Треба да се забележи дека меѓу старите творби посветени на Кирила и Методија единствено во оваа пофвала е уште во самиот наслов истакнато дека тие ги создале словенските писмена и го превеле Новиот и Стариот Завет на словенски јазик. Ваквото подвлекување на тој факт не бидува да се губи од предвид при анализата на тонот со кој е надахната пофвалата. А тој тон се одликува со едно необично смело и потцртано прирамнување на заслугите на Кирила и Методија со заслугите на најистакнатите црковни дејци, изразено и во формулата „нови апостоли“. Од Панонските легенди, па преку пофвалата на Кирила до оваа Климентова пофвала, води восходна линија во величањето на солунеските браќа. Очевидна е сѐ поголемата ревност на Климента да го возведе во култ споменот за Кирила и Методија. Како нивни доследен сподвижник, во издигнувањето на тој култ Климент гледа битна поткрепа на своите становишта, се разбира и на становиштето по азбуката. Во врска со ова интересно е дека во службата посветена на Кирила единствено во Палаузовиот препис се содржи песнопението во кое Кирил сеословува по ваков начин: „втори Павле и рученице Петров“ (сп. А. Теодоров-Балан, Кирил и Методи II, 1934 с. 59-60). Во другите познати преписи на службата го нема ова песнопение. Не ли се работи овде за испуштање на нешто кое на подоцнежните „редактори“ можело да им звучи претерано?

12 Byzantinoslavica, V. 1933-34, с. 419-420 .

13 Во опширното житие на Климента нема ни збор за некакво поправање на Кириловата азбука од страна на Климента. На таа основа обично и му се откажува веројатноста на споменатото соопштение во подоцнежното кратко житие. Не е исклучена ни оваа можност: дека Теофилакт умислено не ја презел таа вест од постарите словенски извори со кои се служел. Нему, кој во уводот на житието говори опширно и восторжено за Кирила и Методија, можело да му се чини несообразно да споменува дека Климент го „поправал“ Кирила, својот учител. За Теофилакта, како Грк што наместа и во ова житие не може да го скрие својот презрив однос спрема Словените, една ваква постапка не е немислима.

За преправање на глаголицата од страна на Климента, имено за престилизирање на аглестата во обла глаголица, зборува М. Вајнгарт во својата студија Bulgari a Carigrad..., 1915, с. 7 и 23.

На споменатото место кај Храбра, како на вест за развојот на глаголицата, укажува Р. Нахтигал во статијата Nekaj pripomb k pretresu Hrabrovega spisa o azbuki Konstantina Cirila (Slavisticna Revija I 1-2, 1948, с. 13), во која се приведени докази за тоа дека Храбровата апологија била пишувана со глаголица и се однесува на таа азбука.

14 В. Златарски, История 1 2, 1927, с. 857 го поставува дејствувањето на Храбар во времето меѓу 887 и 894, т.е. во годините што му претходат на народниот собор на кој, според него, била санкционирана замената на грчките книги со словенски.

15 Посоч. дело, с. 88.

16 Entstehungsgeschichte, 1913, с. 267.

17 Evangelium Dobromiri II, 1898, с. 111.

18 Лексичке студије, Глас 182, 1940, с. 3.

19 Le traité contre les Bogomiles de Cosmas le prêtre, 1945, с. 37.

20 За ова поопстојно се говори во мојата работа за Вранешничкиот апостол, која излезе како втора книга во серијата Стари текстови што ја издава Институтот за македонски јазик во Скопје.

*Одгласи*

# ФРАГМЕНТИ ОД СВЕТСКАТА КРИТИКА

*Владимир Огнев (Русија)*

**Настап на народните мотиви во реско современ израз**

Во „Илинденски мелодии“ и „Пролетна песна“, а особено во „Одземање на силата“, силниот одглас на епосот преосмислен како богоборечки мит, народните мотиви настапуваат во реско современ израз. Оригиналноста на Конески се состои во природното поврзување на непретенциозната подлога од сижетот и мелодијата со длабок интелектуализам. ***(1972)***

*Костас Валетас (Грција)*

**Идентификација со народните традиции**

Конески се приближува до зборовите на грчкиот поет Соломос: „Од народната песна треба да го земете духот, а не да ја имитирате нејзината форма, нејзините надворешни белези“. Затоа тој не е поет што се вдахновува само од земјата и од страдањата на својот народ, ами и нешто повеќе од тоа. неговата поезија често прилега на физичкиот релјеф на неговата татковска земја, со летот во просторанствата, со вршките на планините. Впрочем, за Конески не би смеело да се каже дека се вдахновува од народните традиции и од народната песна на неговата татковина. Во никој случај! Конески се идентификува со тие традиции. Ги асимилира во себеси за потем да може да изгради свој модел на творештво.

*Јон Милош (Шведска)*

**Јазик на катадневието со симболи од народната традиција и класичните митови**

Неговиот неизвештачен, слободен стих вклучува будење од стари, вкочанети поетски форми, едно отворање кон пошироки видици, кон посовремена поезија - без да се нурне во некоја површна метафорика. Со својата блага воздржаност, тој битно придонесува за ослободување на македонската поезија од патетиката и сентиментализмот што подолго време суштествувале во другите југословенски поезии, посебно во љубовната лирика.

Се смета дека Конески ја црпи, пред сé, од спомените од детството, од првиот допир со природата, од средбите со ликови - и тоа го изразува со јазикот на катадневието, што опфаќа како дел од модерното мислење, исто така, и симболи од народната традиција и од калсичните митови. Тој се обиде да создаде поезија што им прилега како на чувствата, така и на разумот, за да го заокружи скапо платениот опит, што може да се формулира само од оној што самиот „се вкочанил од болка“. Тој се чувствуваше како остарен и строго дистанциран („тишината е мудрост, возбудата отпатува“) и неговите млади колеги се обидоа напати да се бранат од неговото татковско влијание, но исто така и зачуваа чувство за едноставните реалности, на нив блиските опити, со кои е проникната поезијата на блаже Конески и со тоа тие го следеа патот што тој им го трасира:

***Ги пуштив реките да течат***
***дека се матни, дека мислат гласно,***
***и може негде некому да речат***
***што не сум можел да изразам јасно. (1989)***

*Анџело Финочаро (Италија)*

**Нежен, сугестивен и благороден поет**

Блаже Конески не е само филолог од големо значење, ами нежен, експресивен и благороден поет на својата земја. неговата поезија ни ја открива Македонија...

Нужно беше во Италија да се појави неговата „Везилка“ - плетеница на националната историја. Оваа поезија небаре е израз на љубовта во сопствената земја и израз на доверба во иднината на таа земја. Во овие песни, под силата на лирското чувство, доаѓа-



ат до израз мотивите на македонската земја, боите и цивилизацијата на македонскиот народ.

Блаже Конески е автентичен и медитерански поет. ***(1968)***

*Марјан Пјехаљ (Полска)*

**Животворен оган за денес и за утре**

Еден од најеминентните повоени творци, поет и едновремено научник, историчар на литературата и лингвист, Блаже Конески ја напиша карактеристичната со својата историска симболичност песна „Јаглен", во која зборува за далечното минато, веќе јагленосано, но кое во таа форма дава неопходен и едновремено животворен оган за денес и за утре. ***(1974)***

*Дину Фламанд (Романија)*

**Прва синтеза на традиционалното и модерното**

Можеме да истакнеме дека Блаже Конески е еден од втемелувачите на една кутлура во поширока смисла на зборот, еден мобилизаторски дух низ целата негова интелектуална активност. На македонски јазик поетот ја оствари првата синтеза меѓу традиционалниот дух и модерната поезија,откако понуди пример на слободна поезија, во бел стих, но и пример на модернизирање на римуваната песна (иако римата мошне мачно се добива во македонскиот јазик); факт што за неговото поетско творештво се смета суштествен. ***(1975)***

Ендрју Харви и Ен Пенингтон (Велика Британија)

**Чистота на опсенливата љубов**

Колку разновиден поет е тој со колку пламенен неспокој ги прикажува сите страни на животот! Малкумина поети пишувале толку добро и толку нежно за децата како што пишува тој во песните „Игра со дете" и „Разговор со детенце"; тие ја содржат чистотата на опсенливата љубов; во обете детето е присутно со тивка волшебност што е ретка во модерната поезија. Помислете, на пример, за ќерката на Јејтс - одвај присутна фигура за која се зборува со голема елоквенција, а не да биде сфатена по нејзиниот сопствен израз. ***(1979)***

*Фазил Хисни Даѓлараџа (Турција)*

**Доловувач на најдалечните атоми**

Поетите, при своето раѓање, в дланки ги носат првите стихови. Што и да сторат во животот, тие стихови не исчезнуваат од нивните дланки. Со оглед дека поезијата е нивна единствена преокупација, поетите со своите волшебни инструменти ги доловуваат најдалечните атоми што се недостапни за кој и да е реактор.

Ете, мојот драг творец Блаже Конески, спаѓа во редот на реткиве вакви среќници. Од сé срце му благодарам за безмерната среќа што ја доживеав при средбата со едно прекрасно поднебје со посредството на неговата книга стихови во превод на турски јазик. ***(1981)***

*Франтишек Липка (Словачка)*

**Богата асоцијативна, често семантички непроѕирна поезија**

Една од најзначајните задачи при формирањето на современата слика на македонската поезија изигра Блаже Конески, автор на богатата асоцијативна, често семантички непроѕирна поезија, која напати се реализира како автентичен говор на битието. Конески е и автор на повеќе епски компонирани песни чии сижет произлегува од богатите извори на народната митологија. Пишува, всушност, и кристално чисти минијатури. ***(1990)***

*Ивона Бернс (Англија)*

**Блаже Конески - вистински човек на вистинско место во право време**

На 19 декември 1981 година, го славиме шеесеттиот роденден на една од најзначајните фигури во долгата македонска историја и на овој дијамантски јубилеј, оние меѓу нас што ја имаа таа привилегија да бидат во Македонија во повоениот период со гордост ќе се присетат на миговите поминати со него, сфаќајќи дека имале можност да гледаат како се прави историја, притоа ценејќи ја со љубов топлината на неговата личност и полни восхит за огромниот опсег на неговото знаење и интересирањето за секој детаљ. Во историјата на секој народ постои пресвртница кога времето е зрело и се појавува вистинскиот човек за да ги оствари залудните планови на многуте сонувачи пред него. Таков беше случајот во 1945 година кога, за првпат, Македонците се здобија со право да пишуваат на својот јазик и тука беше младиот Блаже Конески, дваесетитригодишен поет и лингвист, којшто дури пред војната се имаше определено да го реши проблемот со стандардизацијата на македонскиот литературен јазик.

Треба да се каже дека Блаже Конески беше роден да ги исполни најразличните задачи кои вродија со неверојатно богат плод во годините што следеја. Неговото најрано детство во селото Небрегово натопено во древната традиција, кајшто се негуваа старите обичаи и кајшто легендите, приказните и песните беа негови учители, ја потхрани љубовта во него кон мајчиниот јазик, književноста и историјата и го натера уште како средношколец, да ги запишува македонските песни што одлично ги пееше баба му Дунавка па дури и самиот да почне со пишување поезија.◆

